Предговор

Ова е мојот прв роман. -Напишан е со срце и со душа и со полн потенцијал на дадената возраст -пишуван е од мојата 16та година некаде до пред да наполнам 18 години (1997-2000 год) и од тогаш е оставен непроменет, не лекториран и неизменет. При по којзнае кој пат препрочитување и денес мислам дека сеуште ја содржи иницијалната вредност што обично почетниците ја покажуваат во секој вид на уметност па и книжевноста. Мојот став е дека авторот треба сам да си ги лекторира делата за што би требало и да има формално образование што го оспособува за лектура, заради преформалноста повеќето лектори кај нас знаат да осакатат цели содржини со нота на неприродност. Но кога авторот се самолекторира наоѓа средина помеѓу природниот народен и жив јазик и страндардниот македонски литературен јазик.

Идеата за овој роман се темели на класичен образец во епската фантастика а тоа образецот кој се карактеризира со термините „изгубениот ракопис“ пронајдениот дневник од друга димензија“ начин на составување на епска фантастика каде авторот пишува во прво лице еднина како да ги доживеал настаните. Но илузијата што и тогаш сакав да ја избегнам е главната за ваквиот вид на дела. Целите дела од ваков тип се конципирани и создадени да го убедат читателот дека навистина се работи за таков текст – нешто што и тогаш ми се чинеше невкусно а и денес го немам променето мислењето.

Насловот на романот „Превез“ се однесува на превезот од црна свила што го носи протагонистот преку лицето. И концептот за негледање на лицето на соговорникот додека се разговара со цел да се допре повеќе во душата на соговорникот или соговорничката која што има ист таков превез од црна свила преку лицето -низ којшто може да гледа но не го покажува лицето. Ликовите од „Храмот на Вистината“ се еден вид доминантна религија повеќе од култисти и се архетипски приказ на седиште каде ликот којшто подоцна треба да стане херој и воин ги тренира умот и телото. Не се никаква споредба на реални концепти ниту пак се обид да се наметне нешто различно во историски концепт или пак тоа да се иронизира или пародизира. Подигрувањата со темпоралната изместеност во овој роман се епизодни појави карактеристични за анахроничен научнофантастичен роман, но во секој случај се очигледни. Иако ваквата насока на делото обично бара експлицитни сцени на насилство, хорор и секс -во овој роман насилството е во својство на херојот и секогаш за заштита на послабите или самоодбрана, сексот е базиран на тотално платонска љубов кон Ва Монт Палан Ена – девојката што јунакот ја носи во своето срце и кога е далеку од неа и на крајот од делото му станува жена. Се сеќавам дека во времето кога го пишував ликот на девојката Ена се шегував во муабетите со пријателите дека сум го искусил она што го опишуваат како „заљубување во замислени ликови“ затоа што не беше базиран ликот на вистинска девојка а името беше одбрано по звучност. Исто и името Хал (нормално дека на љубителите на научната фантастика Хал ги асоцира на „Одисеја 2001“ ) но уште тогаш по звучност го одбрав тоа име и кога веќе бев на пола пат со романот иако беше видна таа импликација одлучив да го оставам името Хал на протагонистот – и си реков зошто не би

добило тоа има и друго значење на лик во истите области? Што се однесува до најдобриот пријател на Хал –чиешто име е Гарон Фи-Азалан – тоа име е комбинација од неколку од моите и до денес најдобри другари. Во оваа книга најдобриот пријател на протагонистот има повеќе инспиративна улога одошто улога на пропратник низ дејството повеќе е употребен контекстот на осамениот херој што талка обвеан во црно потпрен на својот меч.

Не би навлегувал во анализи на ликовите иако впечатливи  позитивни ликови се Господарот, Меа, Лаудио Лагар и Капетанот Малан. Гледајќи наназад уште тогаш ме воодушевува еланот со којшто е работено на оваа приказна – затоа што е пуштена креативната мисла да биде водилка и повеќе се базира на авантуристичка фантазија и во голема мера е занемарен некој иден комерцијален план на делото -туку е пишувано буквално архаично кажано „за своја душа“. Тоа што делото завршува со брак е непланирано. Иако во литературата скоро ниедно дело не завршува со брак и се избегнува таа формула, веројатно уште тогаш била несвесна реакција на адолецнетната промискуитентност низ која поминува секој тинејџер што симболизира дека кога ќе се ожени јунакот веќе авантурите престануваат-смешна паралела гледана од денешна перспектива.

Стилот на романот и дијалозите се во драмачитен контекст, а акцијата во авантурите е динамична добро опишана и секоја носи впечатлива симболика. Тоа што кога Хал го упоребува Господаревиот меч да врежува руни во своите непријатели – тогаш ми изгледаше како кул момент во епската фантастика – а денес може да го протолкувам во подконтекст како борење со збор со буква (иако се работи не  за нордиски ниту магични руни туку повеќе симболи на моќ што и се букви) наместо со насилство -така што сепак произлегува и позитивна порака дека многу идни конфликти можат да се решат пред да настанат со разговор и дијалог.

Но реално тогаш можеби не бев наполно свесен за сите овие симболики и само ги подражавав образците кои ги препознавав во многубројните книги што ги читав, ниту пак имав теориска поткованост да ги именувам. Но особено ми е драго што сум успеал да ги употребам  успешно во првиот роман во којшто се надевам ќе уживате во негова изворна верзија низ оваа замислена приказна од мојата  рана младост.

Храмот на вистината....

....темнина,чуден мир со нијанси на црната боја .

Така ја паметам таа ноќ кога избегав...Се случи на на четвртиот ден трчање, нозете ми беа уморни, не беше лесно да се совлада планината особено во најострата зима.Се" што можев да видам беа зацрнети камења и изгорени грмушки како некој да ја испржил планината.Првпат го видов црнилото зад сонцето...

Паднав, капнат од умор струполен во пепелта се онесвестив.

Ме разбуди синиот млак пламен.Да, да токму сина боја, пламен каков дотогаш немав видено, знаев само за онаа црвено-жолта нијанса на она кое го нарекувавме оган.Пламенот играше на средината на просторијата која ја осветлуваше на некој чуден начин, на почетокот изгледаше како ништо да не осветлува но не потраа долго пред да ми се навикнат очите на овој нов вид на светлина-одненадеж ги видов ѕидовите од бел метал и стотините резболики форми излеани во некоја недочитлива приказна.Сината светлината излегуваше од некаква црна смеса истурена во сад од истиот бел метал.Но имаше и друга светлина која паѓаше на снегот и полукружната порта без врати, но иако се наоѓав пред тој пештерски влез вијулицата и сонцето како да немаа никакво влијание бидејќи не чувствував ни студ ни топлина.Како да постоеше некаква невидлива бариера...

Господару тој е буден-извика некој младешки глас.

На висина за глава и пол поголема од мојата од темнината изнурка едно насмеано старечко лице зад кое се криеше необична мудрост.

Да гледам- возврати гласно белокосиот старец облечен во црно.

Можеби бев сеуште во бунило кога како уплашено детенце едвам изустив:

Моето име е Хал, каде се наоѓам?- долгокосиот старец се беше наведнал за да ме види поубаво, кога се подисправи гласот му беше длабок:

Ова е прагот на храмот на вистината, себеспознавањето и трагање за вистинскиот пат и слобода.-не помина ми миг молчење пред тој да продолжи:

Го имаш нашето искрено пријателство и добредојде можеш да останеш освен ако не си тргнал некаде.-зборуваше на најчистата литературна форма на авд-отна-репсе општиот јазик на кој се пишуваа книгите.Дијалектот со кој израснав не беше премногу различен...

Се исправив со наклон :

Благодарам што ме приведовте Господару пред четири дена избегав од ...

Гарон ќе ти го покаже патот-со насмевка ме прекина Господарот.

И дури тогаш ги забележав... седнати во полукруг одевени во црно и со превези преку лицата -ме набљудуваа очи кои неможев да ги видам.

Гарон Фи-Азалан ми се приближи со природна насмевка од кога го тргна превезот, беше на иста возраст како и јас 16-17 годишен, јак, здрав, млад човек со изразено црна коса и цврст машки стисок.

Хал-подадов рака.

Можеби името ти е дадено од дедо ти, мојот дедо се викаше како тебе .

Не би знаел, сирак сум.-одвратив.

Ха ха а можеби и сме браќа- ме тупна пријателски по рамото.

И ти си сирак?

Еден од малкуте овде ...овде сум скоро од раѓање мојот дедо ме оставил како бебе на прагов кажувајќи ми го името.

Местово ... овој храм на вистината како што го викате е сигурно старо свето место или?

Постои уште од времето на древните едно од првите светилишта- најважното неносмнено, секако дека не изгледало вака и тогаш но времето се менува а со него и светот.

Застани сакав да прашам за оганот... од каде му е сината боја?

Ах брате само би те збунил кога би ти кажал дека ми се чудни приказните во кои се спомнува црвен пламен....

Но тоа не е важно засега, да ти го објаснам светилиштето...

Не приметив кога и каде беа исчезнале другите црни сенки и силуети ....тргнавме преку некоја метална врата а додека Гарон зборуваше се движевме низ темни ходници чии скалила и лифтови водеа длабоко, длабоко надолу.

Во храмот на вистината доаѓаат изгубените, неухранетитеи оние со тегобни мисли за да најдат спас и одговор.-на моменти помислував дека сум сам во ходникот и само слушам глас но одвреме навреме ќе го приметев мрдањето на Гароновата наметка како морски бран во мракот-

Превезите преку лицето не се за да се сокрие колку сме грди-се насмевна-нивната вистинска намена е ослободување на нетелесното, на духот со цел вистинското јас да не биде заробено во телото и цртите на лицето, со цел да се научиме да ги гледаме луѓ ето со други очи.

Овде доаѓа и си оди кој сака и кога сака, нема дискриминации од никаков вид.

Сакаш да кажеш дека имате и жени и парови?

Да " имаме" жени -иронично се насмевна- љубовта е честа појава кога ја осознаваш внатрешноста на жената всушност тоа е и целта на љубовта.

Од кога излеговме од лифтот застанавме пред една грамадна двојна дрвена порта. Од како го извади дрвениот клин меѓу портите Гарон го изгаси факелот од бел метал во кој гореше синиот пламен...но во моментот не можев да го прочитам натписот над вратите.... ако нешто беше карактеристично за Гарон тоа беше неговата блага насмевка додека зборува за сериозни работи-

Кога сме кај љубовта имаш ли љубов кон книгите?

Огромна, еден од малкуте сум од каде што доаѓам што сакаат да читаат за жал еден

од малкуте што се писмени.

Одлично брате -бликна од искрена радост-ова сигурно ќе ти се допадне -ги отвори ширум портите ги рашири рацете и продолжи:

Ова е нашето светилиште нашиот храм, нашата бесмртност и бесконечно знаење .

Симболиката што ми ја даде беше сосема на место, ми светнаа очите додека му ги слушав зборовите и истовремено шарав по ѕидовите тапетирани со книги и скелина, книги во недоглед ...четвртиот ѕид никако неможев да го здогледам, тоа беше првиот пат кога влегов во Големата Библиотека.

Горев од љубопитство додека зјапав по ѕидовите делумно слушајќи го објаснувањето на Гарон како се користат скелите за земање на книги од погорните полици. Една од работите што неможев да си ги објаснам беше висината и големината на библиотеката, беше толку огромна што амфитеатрите за кои знаев би биле дупки за глувци во споредба со нејзината пространост .

Точно беше дека го немав видено храмот однадвор, но впечатокот дека е огромен не беше погрешен.Во Големата Библиотека како и во целиот храм имаше обесено едноставни лустери со форма на чинии во кои гореше синот пламен .

Му се обратив на Гарон :

Не ли се плашите дека би можел да настане пожар со целиов гол пламен наоколу ?

Ах Хале Хале синиот пламен е пријател на мислата, очите и книгите- Гарон ја дофати најблиската книга и ја стави во чинијата од бел метал во која блескаше синилото

Синиот пламен не ги уништува хартијата и дрвото ...

-Затоа и го чуваме во храмот на вистината -мислата ја доврши гласот на истиот стар висок човек што Гарон го нарекуваше Господар.

Присуството на Господарот ми се покажа благовремено бидејќи по кратко молчење ми навре следното прашање:

Господару кога се разбудив ми рековте дека сум на прагот од храмот но... дали храмот е овие простории или можеби светот надвор?

Господарот само се насмевна со топла насмевка која криеше мал степен на воодушевувањене, ме прегрна мене и Гарон и само изусти-Да тргнеме -а одговорот на моето прашање го дознав многу подоцна...

Прозорците на Стражарницата

Гостопримството не остана само на зборови бев нахранет, одморен, слечен, преслечен може да се рече дека од минералната лековита вода излегов како нов човек измиен од сите дотогашни негревови, а кога ме загрнаа во црно веќе бев друг .

Кога се свртев зад себе стоејќи бос над водата што испаруваше во таа огромна хала на бањи,басени и гравирани столбови-склуптури се што можев да видам беа голи луѓе со црни превези што им ги покриваа лицата како визири под кои се раѓаа насмевки од подводните детцки игри.

Се чини дека местово е огромно, никогаш немам видено волку пространи простории одаи, изгледа дека собите на мрак и син пламен немаат крај.Си ги видел сите?

Гарон ме слушаше со израз на нетрпение на лицето и одеднаш прозборе:

Па ти навистина не знаеш, па да и од каде би знаел, никој ги нема видено сите не, освен можеби Господарот.Просториите се протегаат низ целата внатрешност на планината прагот е само скромна градба од која почнало " длабењето" на одаите.

Која е најголемата тогаш?

Големата Библиотека, таа е матерsession на храмот , четвртиот ѕид секогаш се губи во недоглед-се насмевна.

Уште кога бев малечок Господарот ми раскажуваше за лифтовите, скалилата, скелињата, мостовите што водат во долните светилишта кои како се оди надолу се" се постари.

Некои одаи кријат огромни вредности, задоволства затоа се скриени зад тајните премини кои како што се изрази Господарот " во Големата Библиотека тајните премини се зад книгите чии страници се премачкани со отров" што беше чиста симболика за опасноста.-заврши Гарон.

Што повеќе го осознавав местото тоа повеќе прашања останувaa неодговорени а толку нови се раѓаа....

Гарон почна да шепоти како да кажува тајна-

-Вистината е дека Господарот воопшто не ги сака оние што доаѓаат од Капитолот вообразените дворјани, дури и под маската се чувствуваат таквите.

Капитолот ?Главниот град?-извикав-Има дојденици од таму?

Ха хах ти мислиш дека се тие луѓе некои возвишени некои вистински вредни за почит ах Хале Хале па тоа се само дебели свињи со длабоки полни џебови, овде доаѓ аат колку да може да му се фалат на " дворот" дека стекнале мудрост а всушност престојот им се состои во губење време.

Знам точно за какви луѓе ми зборуваш токму од " нив" и бегав ...

Но мене всушност друго ме мачи....

Гарон отиде по своите обврски од кога ми го покажа мојот нов дом, мојата мала одаја немаше прозори, ѕидовите беа од бел метал а под него гол камен, постелата беше еден кревет од слама...Легнав и размислував,така изминаа неколку часови во барање на логичко објаснување но што и да ми падна на ум таа вечер беше далеку од она што ми го кажа Господарот....

На отворот кој преставуваше врата на моето одајче се појави женска прилика во црно со превез преку лицето, не ни очекував дека тоа е таа но тогаш не беше ни важно...

Во знак на сеќавање-ми го стави околу вратот ланче од бел метал со плочест тенок но шуплив диск...од таа близина и ги забележав црните крупни очи.

Сега се е на своето место, донеси ни го пламенот повторно љубов.-се поклони и ме прегрна. Во тоа време ни одблиску немав поим од колкаво значење беше тој " подарок" , а и изразот ми се причини како да е некој поздрав кој обично се кажува на ова место но подоцна не го чув воопшто.

Се викам Хал.-се насмевнав.

Не се престави... само повторно ми се поклони со извинување и со сериозен тон на гласот формално ми соопшти дека Господарот ме бара горе во Стражарницата и дека таа ќе ме однесе таму...

Вратите на цилиндричниот лифт се отворија на врвот на Стражарницата...девојката остана.

Стражарницата беше една кружна купола со голи прозори на металните ѕидови.Додека ветерот предизвкан од некаков таинствен провев се чувствуваше низ целата просторија Господарот со ќулавка на главата зјапаше во белите облаци.Господарот го примети нашето присуство, ја симна ќулавката и се развиори неговата рамна бела коса, но во еден момент со силен тресок се спуштија металните поклопци на прозорците ветерот се сепна и нагло настана мрак, тишина...мир.

Господарот молчеше се додека не се распали синиот пламен во средината на Стражарницата и како што пламенот ја осветлуваше просторијата паралелно Господарот ми ги обелодени тајните...

Гледам те мачат многу прашања млад Хал....

Господару до вчера бегав низ шумата на планината над градот Овтсбор местото од каде доаѓам.По онесвестувањето се разбудив овде а сега не сум сигурен дека ова е истата планина и дека тоа се случуваше вчера....

Се што се слушаше беа ударите на ветерот врз металните поклопци .

Господарот свечено и конкретно ми одговори-

Ова е планината Ва Монт Палан Ена една од највисоките на овој свет а нејзините тајни се затрупани во длабоките непроодни снегови.Во храмот една од просториите е Собата на кафези, таму ги чуваме убавите, чудните, корисните и некосрините примероци на животинскиот свет како од естетски така и од образовни односно самообразовни причини.

На храмот му служи моќта на повеќе машини меѓу кои и " грабливките" .Летачки машини опремени за различни задачи меѓу кои и лов на жив плен, бидејќи

ВаМонтПаланЕна лежи затрупана во снегови во кои животот е невозможен затоа грабливките ловат на други планини по целиот свет.Кога велам по целиот свет мислам буквално Хале.Грабливките го ловат пленот според телесната топлина тебе едноставно една од нашите грабливки те заменила за животно, за плен и ни те донесе овде а тоа што си неповреден е само чист доказ дека грабливките се покорни слуги на законот пленот да биде уловен неповреден.А тоа дека грабливката грабнала човек е затоа што ретко се очекува присуството на луѓето во дивите зафрлени места.

Кога, пред колку време те уловила " грабливката " не знаеме бидејќи " грабливките" оживуваат на неколку циклуси а името на твојот град не ни значи ништо дека веќе одамна сме изолирани од цивилизацијата со исклучок на Капитолот.

Господару зар тоа значи дека таа " грабливка" како што ја нарекувате можеби и ме пренела од еден крај на светов до друг.

Токму тоа Хал .

Не е важно и онака кога бегав од таму немав одредена дестинација барем по некоја огромна среќа случајно се најдов овде...

Да случајно...-изусти Господарот навлекувајки ја ќулавката што беше знак да си одиме... девојката ме повлече во цилиндричниот лифт од кулата а уште во лифтот го слушнав тресокот од отварањето на металните капаци од прозорците горе во Стражарницата.

# Арената

Помина околу цел циклус од кога пристигнав.Многу нови работи научив одтогаш.

Покрај тоа што можев самоволно да стигнам од мојата одаја до Големата Библиотека ,Бањите и Стражарницата слушнав и видов уште неколку простории и го научив патот по која се стигаше до нив. Но се покажа дека воопшто немав потреба да излегувам надвор од Големата Библотека, Бањите и Арената.

Арената беше местото каде ги одржувавме нашите тела здрави а тоа што зајакнуваа беше самата награда.Низ вежбите не водеше лично Господарот така да секој имаше можност да поразговара со него кога ќе посака.Господарот стоеше на еден вид бина олтар а зад него гореше син пламен така што на спротивниот ѕид од Арената јасно се отцртуваше сенката преку која целата пространа Арена ги учеше вештините.Во толпата која вежбаше имаше посебни тутори за правилно да се одвиваат вежбите.Можев со сигурност да заклучам дека во Арената доаѓаа само мажи, но според тоа што го рече Гарон дека жените не се омаловажувани мора да имаа своја Арена или некоја слична просторија. Тоа беше од проста причина што храната беше оставена во Арената за по вежбите да ја земеме во нашите одаи бидејќи ако јадевме таму ќе си ги видевме лицата под превезите, поентата беше во тоа што само во Арената се даваше храна а и жените што ги гледав во Големата Библиотека, Бањите и сегде на другите места мораа негде да јадат.

Арената беше простран амфитеатар и најосветлената соба по Големата библиотека и Главната Трпезарија. Сите луѓе беа облечени во истото црнило како и јас, тоа беше некој мек материјал којшто едвам се чувствуваше на телото а беше прозирен како воздух кога се гледаше низ превезот.Чудната работа беше што и покрај вечната зима надвор, под таа тенка црнина во внатрешноста на Храмот не се осеќаше студ.Подот беше песочен посипан со ситен пустински песок под кој се слушаше металот кога ќе се струполеше некое тело додека се боревме во вежбите.Секој пар имаше нацртано круг во песокот во чиј домен можеше комотно да ги изведува вежбите не пречејќи им на другите парови.Туторите глумеа нестрпливост и строгост но сепак тоа се резултираше со добри резултати.

Под црнита облека бувално не можеше да се примети кој која возраст е, тоа го приметувавме по висината, бојата на гласот и силата на на божемниот противник додека Господарот беше единствениот чие лице не беше затскриено со превез.

Вежбите почуваа рано наутро ако можеше утрото без дневна светлина да се нарече утро.Боречките вештини беа главниот дел од активностите во Арената, затоа и имаше многумина кои негодуваа кон ваков вид на активности бидејќи луѓето во Арената потсеќаа на војска а Господарот по којзнае којпат на новодојдениците им објаснуваше дека Арената е избор кој буквално слободно може да се прескокне.

На вежбите по мечување Господарот ги покажуваше движењата и танцот со вистинско тешко сечиво од истиот бел метал од кој беа направени лустерите и факелите во кои живееше синиот пламен, додека ние во рацете имавме шипки од истиот метал преврзани со истото црнилото од кое ни беа наметките.Вежбите по мечување беа едни од најтешките бидејќи едвам се гледаше божемниот тежок меч и

неговата вистинска траекторија на мојот божемен непријател чија улога ја толкуваше Гарон.Токму и во тоа беше целта на моменталната невидливост на шипката завиткана во црно кога ќе влезеше во видното поле на црната наметка бидејќи :" таа невидливост ја симболизира непредвидливоста на противникот која постои во реалноста"  како што учеше Господарот.

Во текот на своето читање во Големата Библиотека забалежав луѓе кои на појасите носеа вистински  мечови со дршка слична како и Господаровиот меч.Бидејќи не беше срамно или некултурно да се обратиш на било кого без предходно да се преставиш истапив пред еден од нив но сепак се преставив :

Името ми е Хал-приликата која рагледуваше една книга во стоечка положба го сврти вратот уште пред да проговорам.

Вниманието ми го привлече сечивото што го носите на појасот сакав да ве прашам во врска со тоа.

Слободно млад човеку ...не се плаши- насмевката не ја видов но ја осетив-мечот е вид на

Награда и ти ќе носиш еден доколку го завшиш тренинот во Арената и го заслужиш праведно.-по гласот можев да осетам дека е неколку години постар од мене.

Благодарам господине-одвратив и како дете на кое му ветиле играчка осетив огромна радост.

Ќе може ли да го разгледам мечот? -прашав разговетно.

Секако дека може-човекот го исука мечот од корицата а белиот метал блесна на светлината на синиот пламен -Но внимавај сечивото е екстремно остро иако буквално никогаш не му треба острење- ми го подаде мечот свртен со сечивото надолу.

Не се ни надевав дека ќе биде потежок од шипките со кои вежбавме мечување но всушност полесен од нив, но сепак тежок.

Имаше две сечива  од кои женската острица  завршуваше пониско на врвот на мечот додека машката го обележуваше врвот.Рачката беше од  дрво и шипка обмотани со неколку слоја од црната свилена материја која ја имавме за облека, додека штитникот за прсти беше само хоризонтална поставена вешто изваjана форма со неколку за мене нејасни гравури.На едниот крај беше врвот на сечивото а на другиот завршуваше со црна испапченост која не беше дел од омотот.

Ја приближив држката поблиску за да видам што преставуваат гравурите а мојот нов пријател ми објасни дека тоа се чиновите за степен на вештина и сватив дека гравурите на штитникот од Господаровиот меч се свушност ознака за степенот на вештина на сопственикот на мечот, а Господаровиот меч беше со премногу гравури.

Ме заинтересира црниот завршеток на држката од мечот тргнав  кон него со прстите но пред да го допрам човекот ми го истргна мечот од рацете како да правам нешто забрането.

-Ти кажав доволно млад човеку -го врати мечот во футролата во знак дека разговорот завршил се сврте и продолжи да си ја разгледува книгата игнорираќи ме.

Не сватив зошто така изреагира тогаш, но каква тајна и да сакаше да скире во тој црн завршеток од мечот тогаш погреши што така го  направи на таков начин затоа што  кај мене тогаш само уште повеќе ја разбуди љупопитноста и сомневањето, како и кај Гарон откога му раскажав за случката.

Големата библиотека

Време, младиот човек со време станува ладен кон полно работи и е старец изгубен во мракот, синиот пламен постои за да му го осветли мракот, а белиот метал  за да му го покаже патот кон знаењето надвор од неодреденото кон   Големата Библиотека на Храмот.

Тоа беше реченицата која стоеше над сите влезови и излези одвнатре и однадвор во Големата Библиотека.

Ако  некогаш луѓето ме смеетаа за образован човек тоа несомнено беше заслуга на часовите и часовите поминати во читање во Големата Библиотека.Како што учеше Господарот:

Книгата е огледало на душата на личноста која ја напишала бидејќи таа не е целата личност.Книгите ни се важни. Зошто?  Во нив се испишани животите, искуствата работите за чие постоење сме несвесни,  но и во нив е и одговорот како да не се прават истите грешки.

Во тоа и се состои бесмртноста на човековиот дух бидејќи не е човекот оној бесмртниот туку идеата, приказната низ кои тој духот преку книгата останува бесмртен а ние сме тука да го реинкарнираме и оживуваме. Луѓето  мислат дека книгите кои не се целосно вистинити, митологиите и фантазиите не се адекватни на стварноста и затоа неможат да не научат на ништо во врска со стварноста, тука тие грешат.

Книги во кои нема удел фантазијата не постојат, но книгите мораат да бидат најблиску до вистината што може.Митологиите и фантазиите се само преувеличен и понедосаден вид на укажување преку симболики за опасносностите на и во животот.

Оние кои ги стават поуките и приказните на хартија мораат да ја научат својата обврска и безусловна покорност кон вистината.-тоа беа потполно истите зборови кои ги изговори Господарот во своите излагања....ни еден глас ни е ден збор не му побегна на моето будно внимание, во тоа време бев како сунгер кој прима влага, зеница која голта светлина а благодарение на памтењето во моментов го заробувам духот на хартија.

Беше буквално невозножно за човек да се снајде во тоа море од книги, се чиниеше дека

Книгите се наредени без никаков редослед,  дека се буквално лежерно и мизерно нафрлани на полиците но имаше длабока заднина зад тоа.Формата на библиотека гледана одозгорабеше буквално потковица со што и се обаснуваше тоа дека од четирите ѕида еден се губеше во недоглед всушност тој ѕид беше другиот од двата огромни влеза со  грамадни двојни  дрвени врати.

Луѓето кои што свесно го дале животот кон запишување и трагање  по редоследот на поставеноста на книгите беа луѓе чиј талент за математички вештини не се

упропастуваше туку напротив се употребуваше за истражување на математичките законитисти на Библиотеката бидејќи тие веруваа дека целосната математика која постои е скриена во формите на  Големата Библиотека.Тие луѓе се нарекуваа Ах-гати што на некој непознат за мене јазик значи: Мајстори на науката. Крајно навредливо беше Ах-гатите да се наречат библиотекари.

Повеќе од логично беше објаснувањето на еден од Ах-гатите за причините на истражувањата:

Зад формата на потковица се кријат сите форми на ист начин како што можеш да ги замислиш околу точка, бувално формите на сите тела и облици на рамнините сите квадрати , коцки, топки, елипси, кружни исечоци и секоја форма за која нашата фантазија би дала поим и име.-како продолжуваше така се повеќе го привлекуваше моето внимание.

Како што си приметил и самиот книгите без разлика на формата се сместени во коцки кои преставуваат нивни полици.Се има своја математичка законитост но и суштествена бидејќи книгите од ист вид се во ист реон од полици коцки...на тој на начин и го наоѓаме нивното место само што наместо бројки над коцките полици има имиња... Ах-гатот ми прераскажа и након начин се сместуваат новонапишаните книги бидејќи не беа малубројни оние кои пишуваа...

Дури тогаш пред толку долго време се сомневам дека Ах-гатите мислејќи дека ги осознаваат законитостите  всушност ги создале и ги создаваа  математичките законитисти а подоцна осознав дека:

... мајсторите на науката и ја створиле големата библиотека со цел...-што беше една неприметлив  извадок од една книга што ја почитав долго време одкако го напуштив храмот на вистината ...

Мечот на Господарот

Често се случуваше...превезот беше толку просирен што често заборавав дека ми е пред очите додека не се појавеше некој што носи превез пред мене .

Овојпат на тоа чувство ме потсети лице кое немаше превез.Тоа беше Господарот-единствено тој никогаш не носеше превез или барем така мислев тогаш.

Случајно се сретнавме во мрачниот ходник кога се враќав од читањето во Големата Библиотека.

Го застанав господарот на скалите а тој со насмевка ја ислуша случката за човекот кој ми даде да го разгледам неговиот меч, а јас завршив со зборувањето:

Господару и вие сами рековте дека најголем пријател треба да ни биде вистината затоа би сакал да ја дознаам тајната на црниот дел од мечот а особено мило би ми било да ја чујам од вас.

Чекаше да се доискажам убаво а на лицето му се протегна тенка насмевка пред ги каже зборовите:

Да одиме, ќе ти го покажам одговорот.

Се упативме накај еден голем гломазен лифт што очигледно беше за превоз на тежок голем товар а не за луѓе.Господарот ми објасни дека одиме накај Собата на Кафези.

-Тоа е просторијата во која " грабливките" го истоваруваат пленот по заробувањето, таа е длабоко во храмот блиску до средината....-незнаев каква врска имаше тоа со мечовите но сепак останав стрплив.

Возењето потраа подолго доста подолго одошто оние возења со лифтовите до Арената и Стражарницата.

Види ги тајните на животот на светов млад Хале...-се отвори двојната хоризонтално -вертикална врата на огромниот лифт а светлината ми удри директно во очите...

Оваа просторија за разлика од другите беше со бели ѕидови кога велам бело не мислам на белиот метал туку на онакви бели сидови кои ги нарекував дотогаш обични, таваницата завршуваше во полутопка што и преставуваше вид на оптичка мамка бидејки неможев ни одблиску да ја одредам висината.

Кога прогледав поубаво пред мене се појави цела метална конструкција од кафези поврзани меѓусебно , а над секој од нив гореа лустери од бел метал со син пламен кои всушност го создаваа целото осветлување.

Она кое го осветлуваше таа светлина беше далеку почудно одошто самиот парадокс на ваква просторија во храмот, видов суштевства, животинки и животни секое од нив во засебен кафез ...видов мајмуни со 6 раце на себе , двоглави антилопи, кучиња со боцки од еж видов и птици чии перја беа попрекрасни од било која птица за која имав дотогаш чуено, се беше толку претерано чудно што едвам им верував на своите очи...

Повеќето од животните имаат висококамуфлажни способности чие влијание

безусловно се губи на бела површина, инаку не би можеле да ги видиме какви што се, а целта на учењата на храмот е да се спознаат работите онакви какви што се .-Господарот не му беше едниствена цел да ја каже причината за белата боја.

Господару ова мора да е некоја илузија, некаква магија некаков привид за очите зар овие суштевства вистински постојат?-бев просто вчудоневиден.

Вистински се исто како што сме вистински јас и ти допри ги ако сакаш, запамти дека магијата не постои, само науката и вистината, необразованите го нарекуваат магија она кое не го разбирааати она за кое неможат да дадат логично објаснување.

Ја подадов раката низ кафезот на шест ракиот жолт мајмун кој ми ја подвати со четири дланки и почна да ми ја гали и лиже.

Овие суштевства се производ на древната вештина наречена Ген-жин, според историските списи тие се создадени од различни причини, кога во времето на древните буквално се играло играчки со природата.Нивниот тип е Ан-Ген-жини, суштевства чија основа се животни додека обичните Ген-жини го имаат човекот за своја основа.

Заедно со тебе грабливките го донесоа ова суштество-Господарот покажа кон кафез во кој се превртуваше и рипкаше една обична кафена дива верверичка онакви какви што често забележував на дрвата во Овтсбор местото од кое избегав .

Но засега...тоа не е одговорот на твоето прашање Хале, тука само ново прашање на кое неможам да ти да дадам одговор.

Вниманито ми се сврте кон свилената црна господарова наметка која стана доволно просирна за да му се види мечот на појасот, а Господарот на кој ретко кога нешто му се провлекуваше од будните очи ја примети мојата забелешка.

Господару правило ли е секогаш да се носи сечивото одкако ќе се заслужи?

Бистар си Хале бистар, да тоа е правилото момче мое или барем една од обврските кон мечот.-одговори Господарот.

Што значи дека и првпат кога ве видов несомнено го носевте?-одвратив.

Наметката не ја крие само дебелината возраста и појавата но и не служи само да ги скрие мечовите.

Но човекот во библиотеката го носеше мечот надвор од наметката.

Со време ќе сватиш дека на некои луѓе им е поважно туѓото мислење од сопственото како кај паунот кој ги покажува своите перја но зар би имал смисла пауновиот живот ако нема кој да му се восхитува на перјата...

Дојди наваму Хал.-господарот зачекори упатувајќи се кон кафезот на еден бел коњ.

Набргу забележав дека тоа суштество е само слично на коњ по изгледот а всушност во мојата свест иако не беше токму како што го замислував единствено адекватно име за него гласеше Еднорог.

Да Хале овде лежи тајната на мечот.-покажувајќи накај животното.

Неговите нозе беа снажни јаки како некој да ги направил специално да постигне неверојатна убавина во својата креација , еднорогот се сврте накај мене и господарот

Истиот момент забележав некој страв во заносните еднорогови црвени очи,но Господарот прозборе а јас го свртев грбот на кафезот и го насочив вниманието кон Господарот.

Не ми беше јасна врската помеѓу животното и мечот но ни Господарот не успеа да се доискаже...

Овој примерок е албино, му недостасуваат пигменти на неговата кожа затоа е бел инаку ги има во истите бои во кои ...-во тој момент како да одзвони некој неприроден милозвучен крик, го забележав рапидното движење на Господаровите зеници додека подгледот нагло му се впери во мојата позадина, не потраа ни момент повеќе кога Господарот молскавично со своите тешки раце ме оттурна настрана а низ решетките во празниот простор како шилец изби еднороговиот рог токму на местото на кое стоев.

Наредното нешто што го приметив додека сеуште лежев бутнат на подот беа ударите на Господаровото сечиво по решетките од кои летаа искри, додека не се повлече настрана Еднорогот.

Господарот го смири движењето на сечивото ги затвори очите и почна да изговара некој вид на молитва која нагло го смири Еднорогот.

Таа вечер Господарот ми го спаси животот.

Ва МонтПалан-Ена

Со текот на времето Гарон стана мојот најдобар пријател, Гарон Фи-Азалан мојот брат.Чести ни беа разговорите во кои расправавме за големите мисли или пак за интересните прочитани работи во текот на изминатиот ден.

И Господарот имаше огромно разбирање кон мене но сепак во тој поглед Гарон беше понапред.Додека правилата наложуваа да не се гледаат лицата во текот на било какви разговори или дијалози со Гарон константно ги кршевме бидејќи ќе постапувавме бесмислено ако ги следевме гледајќи на фактот дека веќе си ги имавме видено лицата.

Всушност тој беше и единствениот на кој му ја раскажав за случката со Еднорогот, но Гарон не изгледаше изненаден бидејќи одамна пред мене ја беше посетил на неколку наврати Собата на кафезите.

Гарон ги тренирал боречките вештини долго пред јас да се појавам долго пред јас да се појавам во Арената, но правилата наложуваа да се премине периодот на премин од маж кон дете пред да се почне со учењата за сечивата, а Гарон преминот го беше доживеал неодамна.Ионака поради тоа што требаше далеку повеќе да надокнадувам се сеќавам дека работев со огромен интензитет и желба.Но сепак иако не знаевме кој е подобар и повешт  неговот искуство беше поголемо во секој случај.Имаше многу работи на кои ме научи а имаше и полно други работи на кои јас го научив.

Од сонот на размислувањето ме разбудија зборовите на Гарон:

Признај нели не очекуваше Еднорогот да биде насилен.-се смешкаше.

Седевме во внатрешноста на мојата мала одаја.

Нормално а воопшто не ни очекував да видам такво чудо дури сеуште не ми се верува дека беше реално.

Можеби ќе се увереше ако те прободеше рогот.-Гарон имаше таков шарм што дури и на неговите невкусни шеги не можеше  човек а да не се насмевне.

Всушност имаш право еднорозите ги замислував како мирољубиви суштества излезени од облаците а не вакви какви што вистински се.

Имај на ум дека тоа  не се однесува само на еднорозите...а има и толку многу повеќе што не знаеш за нив, а за жал ни јас не знам ...-повторно се насмевна.

По разговорот со Гарон останав сам.Не ми се спиеше. После се што се случуваше во последно време и едвам обрнував целосно внимание на вежбите во Арената бидејќи само тие ме одвлекуваа од размислувањата, а не ме мачеа случувањата.Имав чувство како цело време да чекам нешто да се случи.

Во текот на ноќта како што го викавме времето во кое спиевме, ретко можеше да се најде жив човек во Големата Библиотека, освен можеби по некој од Ах-гатите кои неуморно денонокно се мачеа со математичките проблеми.

Дури имаше и приказни за оние од нив кои си ги исцрпуваа своите тела со толкави напори што во текот на глувите ноќи се струполуваа мртви како последица од колапсот на умот и телото.Во текот на моето читање во Големата Библиотека

следствено се одвиваше и размислувањето.Овој пат не дојдов да читам, дојдов да барам одговор, да барам одговор во мислите и размислувањата.

Но овојпат не беше како на почетокот, овојпат јас ја најдов неа-одговорот, а не таа мене....

Седеше осамена на една од масите кога и пријдов, сакав да бидам или потполно сам или со некого, но изгледа дека второто излезе на површина.

Добра вечер-седнав наспроти неа, тргајќи го превезот од моето лице.

Во моментот ја прекинав во некое размислување бидејќи добив чувство дека предходно зјапаше некаде настрана.

Немораш да го правиш тоа...-како да не сум направил којзнае што...

Гласот...да, по гласот ја препознав, па тоа беше истата онаа девојка што се појави онаа вечер кога ме повика Господарот во Стражарницата...дури одтогаш ја немав видено а беше една од првите луѓе што ги видов кога пристигнав овде...

По кратко молчење се освестив каде сум:

Те помнам-и реков-од таа близина можеа да се видат нејзините црни очи кои играа под превезот но во нив имаше нешто тажно нешто неодредено.

Сликата на тие очи кај мене роди некој нов занес и наместо да се засрамам безсрамно се ослободив.

Моето име го знаеш...-изустив.

Моето име е Ена...но името не ти го знам, се знаеме ли од порано?-продолжи да ме гледа зјапајќи како во огледало.

Секако дека да.-мислев дека се шегува.

Ена... како планинава, храмот да, Ва МонтПалан Ена иако незнам што значи...

Да крстена сум по кралицата, а не по планината но сигурно до сега некој ти ја раскажал легендата....

Не, веројатно сите мислеле дека сум ја чул од другите-ми дојде да се насмеам но не успеав.

Таа едноставно без никаков увод почна со раскажувањето:

Според легендата целиот храм првично бил палата направена во чест на кралицата Ена која

била преубава девојка како и во сите легенди и приказни, но за жал умрела пред своето време....затоа тогашниот крал чие име ни е непознато и ја направил оваа темна палата планина во чест на кралицата бидејќи од огромна болка барал утеха во древните а периодот се совпаднал со појавувањето на Пророкот.Палата-планина, буквалниот превод е Ва-за љубов Монт-планина Палан-палата а Ена е името на кралицата, додека целиот израз делумно значи: Палатата-планина за мојата љубов Ена.

Уште од почетокот древнава палата храм била домот на древните а и нивна лична креација.

Мислите ми го одвлекоа вниманието неможев да си објаснам, како можеше да не се

сеќава на мене кога веќе ми го имаше видено лицето, а бев сигурен дека тоа е таа просто знаев дека е.

Ќе помислев дека е лицемерна, но сепак имав чувство како да ја знам од порано и а воден од истото чувство знаев дека е со чисто срце и дека не лаже.

Но сигурен сум дека тоа беше ти...еве...-го извадив шупливиот диск од бел метал- ми го подари ова првпат кога се сретнавме.

Навистина не ми е јасно, но имам чувство дека не ме лажеш.

Пред колку време се случило тоа?

Пред три циклуса уште во првите денови кога пристигнав.-ова како уште повеќе да ја збуни но тоа не беше ништо во споредба со она што ми го рече тогаш:

Невозможно, па јас уште вчера пристигнав од Капитолот каде што ме обучуваа за мојот престој овде.Сигурно си добил впечаток дека сум подолго од тебе овде бидејќи ја знаев легендата, а воедно си ме заменил со некоја друга девојка.

Но не ја бев заменил со друга девојка, уште тогаш бев сигурен дека тоа беа истите очи.

Таа продолжи од некаде:

Но тоа не е воопшто дел од образованието што треба да го стекнам, популосот на Капитолот е полн со оние кои воопшто не знаат дека ова место воопшто постои.

Овде пристигнав по тајните на животот а и да ги видам и научам сите оние работи за кои ме учеа дека ги нуди ова место.

Бев замислен.... иако и беше логично објаснувањето неможев никако " да го сварам" делот од сеќавањето кога истава девојка што беше пред мене ми го даде ланчето со шуплив диск од бел метал.Во моментот ме освести нејзиното прашање:

Зошто го тргна превезот нели е тоа непожелно ?

Немам што да кријам.-слегнав со рамениците како да ми е сеедно.

По подолгиов престој овде научив како да ги ценам лугето по духот и душата а не по настапот и убавината.

Тогаш сме истомисленици.-полека тргна со нејзините нежните раце накај својот превез.

Нејзината црна рамна коса се спушти како темен водопад на нејзините раменици, а и убаво го почувствував прекрасниот мирис на нејзината мека бела кожа.

Како да очекуваше некаква реакција кај мене некакво воодушевување, веројатно се беше навикнала на такво нешто бидејќи беше прекрасна, да тоа го воочив иако сеуште и зјапав право во црните крупни полни очи гледајќи во нив со истиот занес со кој ги гледав и пред да го тргне превезот.

Како доказ дека ова се" не беше само плод на мојата фантазија забележав дека и таа гледа право во моите очи и знаев дека го чувствува истото.

Немаше срам, не постоеше никакво чувство на негодување бевме сами како во мислите така и во празната библиотека.

Комуникацијата се не се одвиваше само со зборови, секој гест секое движење значеше нешто. А зборовите навреа неприметно, уживавме во моментот, во отвореноста.

Почнавме од филозофии, искуства, тага, заробеност, бунт , бегство, надеж и на крајот разговорот ја достигна кулминацијата....

Во љубовта од секогаш ми беше најважен погледот...начинот на кој таа се ѕвереше во моите очи...поради тоа нејзино впивање " љубовта на прв поглед" стана реалност....

Незнам колку време помина од кога почнавме со зборувањето пред да ми рече:

Имам чувство дека те познавам од некаде, ти верувам.-не мислејќи на она во кое предходно ја убедував.-Во моментов знам дека не сум чекала некој како тебе...туку сум те чекала токму тебе.-додека го зборуваше ова погледот и беше свртен надолу а кога ме погледна ги приметив солзите...

Тргнав накај неа не тргајќи го погледот од нејзините крупни црни очи, не ни ја приметив влагата во своите очи.Седнавме на подот од библиотеката.

Би бил на врвот на планината кога усниве би ги допреле твоите...

Ена, јас воопшто немам ни потреба да те бакнам, тоа не ми е воопшто важно само сакам да бидам... да бидам со тебе.

Љубов моја...-се наведна кон мене и се прегрнавме силно....во таа прегратка се завршија моите чекања нешто да ми се случи.Не чекав веќе, ова не беше нешто привремно бидејќи ова беше тоа.Ова беше мојата љубов.Товарот на целата планина ќ е го понесев за мојата кралица Ена.

Ва Монт Палан Ена.

Празникот на Радоста и Тагата на синиот пламен

(Гозбата и светлината)

" Во текот на ноќта духот е послободен, ноќта и мракот не прават онакви какви што треба да бидеме, а овде и покрај мракот можеме да научиме дека утрото не свестува за нехармоничноста на животот." -како што често објаснуваше Господарот.

Се сеќавам дека порано имало случаи кога ноќта сум бил почуствителен и поранлив на занес, додека утрото тоа чувство го немало.

Овде се будев во утро без дневна светлина, но и без тоа ја добивав истата шлаканица и тоа се случуваше многу често.

Но овојпат се се смени.

Кога ги осетив непријатностите на утрото,и помислата на напорниот ден воопшто не се онерасположив бидејќи и сега го имав истото чувство од минатата ноќ додека бев со Ена.

Овој пат ја добив шлаканицата и само се насмевнав.

Господарот ни укажа и раскажа за Празникот на пламеновата Радост и Тага кој историски е единствениот ден во годината кога синиот пламен ја менува бојата кон посветла бела боја.На овој празник старата традиција се стреми кон опивање од физички и психички вид со цел да се види убавото во тагата и радоста.

Но и без тоа овој ден не ми беше обичен.Очигледно тоа не беше случајот со Гарон но се чинеше дека тој никогаш не ја губеше својата ведрина. Решив да се стрпам да ги завшиме вежбите во Арената пред да му раскажам за Ена, но искрсна нешто неочекувано.

Во седината на еден од " танците на сечивото" се појави една дебелкаста жена во Арената и не замоли за внимание, Господарот учтиво ја прекина вежбата а ние со нетрпение чекавме да видиме во што е работата.

Господару вчера доцна во вечерта во подножјето на храмот ни дојдоа нови гости од Капитолот -жената зема воздух и со глас кој вреваше страхопочит ни го представи дворјанинот: Советникот и Лојалниот Везир десницата на Народот и слуга на Суверенот неговата височ Фелонт Лагар.

Сите зјапаа во отворената двојна метална врата и сите очекуваа да видат некој дебел препотентен дворјанин чија формална посета е единствено во знак на бесчуствително обележување на Празникот на Радоста и Тагата и во знак на привидна чест кон Господарот.

Но...хах секогаш има но ...Но воопшто не беше така...

Се појави едно насмеано лице, со смеѓи брада и бркови а на грбот му паѓаше собраната долга затесто-жолта рамна коса. Иако беше некаде околу 40тина години неговото здраво тело се истакнуваше и под богатата облека.На појасот имаше меч од бел метал

со ист број гравури како и Господаровиот.

Господарот стоеше каде што беше.Не ни падна воопшто вештачка насмевката на овој непознат иако со повременото блескање на неговите бели заби ја помина целата Арена.Имаше нешто во неговиот од и искрите во неговите сини очи што одаваше значење на стабилна личност и вистински човек.

Дојде пред бината-олтар од која господарот ги покажуваше вежбите, лицето му стана сериозно и како да прави некој ритуал клекна на едното колено и со знак на најпонизен поклон изусти:

-Се вратив за Господару.Нека Празникот на пламенот остане вечна радост.

Исправи се Фелонте Лагар.-се насмеа Господарот.

Рацете им се склопија на подлактиците, а Господарот за рака го дигна синокосиот човек на бината.Се прегрнаа и се избација во образите.

Татко...

Сине...

Овие зборови се проширија со молскавична брзина низ популосот во Арената, која се исполни со радосни извици и чукање на металот од шипките.

Везирот Фелонт се симна од бината да се поздрави и со старите пријатели, очигледно беше дека голем дел од животот беше поминал во Храмот на вистината.Овој човек зрачеше од она искрено топло чувство на враќањето во својот вистински дом.Продолжи и лично се ракуваше со сите луѓе во Арената иако носеа превези.Туторите и оние кои ги следеа вежбите одстрана дојдоа само да го поздрават стариот пријател.

Радоста и ведрината се ширеше искрено во нашите срца, не ни се веруваше дека овој човек е Господаровиот син.

Господарот ја најави традиционалната Гозба во Главната Трпезарија.По четири часа Главната Трпезарија беше спремна, буквално целиот храм беше ставен во погон за таа цел и буквално целиот храм уживаше во Гозбата.Црното вино беше само еден од пијалоците кои го заматуваа умот.

Како што рече Господарот :На овој ден ги тргаме превезите и истапуваме пред другите без срам чисти и искрени.Нека Празникот на пламенот остане вечна радост.

Немаше никакви мерки за дисциплина или пак за предозирање во пиењето.Секако дека имаше инциденти но буквално се беше во ред бидејќи целата Главна Трпезарија беше пијана и никој не се побуни освен ретките кои одбиваа да пијат.

Господарот учеше: Има токму три работи кои го освојуваат и разнежнуваат и опиваат умот

Тие три работи се :музиката,пиењето и љубовта.

Големата Трпезаија се наоѓаше токму на екваторот од планината-храм веднаш под Големата Библиотека која беше најпространата одаја во целиот храм.

Посетителите кои имаа уметнички вештини за музицирање ја правеа атмосферата се поубава и поубава.Пиењето и јадењето беше во неограничени количини, иако незнам од каде доаѓаше.Само кога би можеле да ја замислите таа слика на жителите на една толку огромна градба собрани во една единствена одаја, наредени помеѓу дрвените маси како калта помеѓу камењата од кои се правеа селските куќи.Целиот џагор, тивката врева на стотини гласови и стотини песни испомешани во непрегледна

радост.Мислев дека бев премногу пијан кога гледав суштества со хуманоиден облик кои беа мешавина од веќе познатите животни и човек, но тоа не беше од виното.

Се чувствував како да сум се заборавил во некој сон и сеуште не сакам да се разбудам.Просто не им верував на своите очи на самата гледка...

Знаев дека бев испил премногу, премногу имав испиено тој светол ден.Велам светол бидејќи навистина и беше буквално во вистинската смисла на зборот.На овој празник синиот пламен добиваше беличаста боја.Сите пиеја.Почнувајќи од Господарот на кој очигледно количината немаше скоро никакво дејство.

Се најдов претерано пијан, гушнат со Гарон пеејќи некоја песна чии зборови едвам ги знаев заедно со другиот дел од пијаното друштво.Кога и да е колку и да бев пијан можев да одам право и да зборувам јасно.Всушност убаво беше чувството кога човек е пијан да знае дека и другите околу него се пијани.Но случајот беше помасовен.Фрапантна беше гледката на масата популус кој се клатеше по ритамот на тапанот и кој одаваше знаци на пријатно деттцко лудило.

Не беше чиста случајност тоа што нашите места беа во близина на Господарот и неговиот син, тоа беше од повеќе причини.

Ми се причини дека на другиот крај од Трпезаријата се правеше свадба....се најавуваше и настап на некој голем волшебник но не останавме да ја проследиме прославата докрај.

Виното беше црно, нијансите на црвената боја беа слаби но сепак беа присутни.Тоа црнило ме потсети на нејзините очи.Сеќавав како црнилото на тие очи ми го нагризува стомакот и ми го разнесува умот.Токму во моментот кога ми дојде помислата дека нема да ја најдам, дека нема да ја видам пак....токму тогаш го слушнав своето име:

Хал љубов.-стоеше над мене во прекрасен бел фустан а црните очи и блескаа од течноста во пехарот кој одмараше во нејзините бели раце.

Кога станав од масата не бев баш сигурен дали се чувствував дека се будам или дека запаѓам во сон.Зборовите не ни беа потребни.Усните ни се склопија во вековно очекуваниот совршен бакнеж.Во тој момент се исклучија сите звуци сите песни, а и присуството на целата маса веќе неможев да го сетам.

Бевме сами.Јас и Ена.Никој друг немаше на светот.И двајцата бевме млади ,пијани,слободни и заљубени.

Советникот и лојалниот Везир, десницата на Народот и Суверенот неговата висост Фелонт Лагар а воедно и Господаровиот син беше дојден со неговата прекрасна сопруга Деаз и нејзината придружничка.Името на придружничката беше Ена, тоа беше само име...Ја имав во своите раце.Во празникот на пламенот ја видов радоста а за тагата не се ни запрашав.Исто како што синиот пламен на тој ден ја добиваше беличастата боја исто така осетив дека ова е мојот најсветол ден.Дури добив впечаток дека синиот пламен се однесува така токму поради мене.

Руните

Обележувањето на Празникот на радоста И тагата на пламенот ме натера да размислувам за времето.Пред да избегам од Овтсбор во текот на работните мачни денови имав некоја орентација за времето.Но овде...овде се чувствував како засекогаш да сум се заборавил во летните денови и како засекогаш да сум го изгубил броењето.

Дури и тогаш во врвот на љубовта кон Ена кога имаше на што да мислам највеќе оваа помисла ме доведуваше до лудило.Му се обратив на Господарот, а еве на кој начин ме ослободи од лудилото:

Хале, на ова место не можеме да го видиме сонцето, немаме никакви часовници, или машини кои ни ги одбројуваат деновите или деловите од нив...

Но Господару јас незнам ни кој ден сме денеска -тоа беше првпат да се осмелам да го прекинам Господарот кој едноставно на мојот испад изреагира со едноставна насмевка иста онаква насмевка каква што порано гледав кога родителите им се насмевнуваа на своите деца по некоја непријатна случка.

Кој ден Хале? Тоа ли е тоа што те мачи... Се сеќаваш ли кој ден било пред да дојдеш овде, се сеќаваш ли на било каква важна случка која се одиграла во некој вторник или четврток недела можеби? Тоа е крајно неважно.Имињата за деновите се создадени според одговор.

Можеме да се договориме дека денешниов ден ќе го викаме " дрво" или " вода" но дали тоа ќе има смисол...и дали ќе се поистоветува со вистината?

На ова место не ги именуваме деновите од едноставна причина:Ако ги бележиме и именуваме деновите ќе почнеме премногу да се свртуваме кон минатото и иднината што води кон празни надежи и безначајни мечтаења наместо да се свртиме кон сегашноста и во неа да дејствуваме без никакви временски ограничувања стремејќи се кон слобода и остварување на посакуваното.

Кажи ми Хале нели ти изгледа дека понекогаш и истите часови се различни и дека си изгубен во мислите кои бараат решение дали времето ти помага или не?

Овде беше делот каде што Господарот ме збуни.Крајно западнав во состојба на изгубеност кога сватив дека неговите зборови се вистинити, премногу работи се местеа во доблестите на жиетелите со цел да се почуствуваат слободни и да ги исполнат желбите а сега испаѓаше дека и времето беше една од тие работи.Но не беше така.

Времето е претерано испомешано.

Грешиш Хале, ужасна грешка.Ако времето слугува некому тоа не си ти.Времето е во хаос.Хаосот е необјаснив ред, кога ќе се објасни веќе не е хаос.Ние имаме објаснето само еден мал сосема мал минијатурен дел од законитостите на самото Време.

Погрешно е да мислиме дека работите се редат со цел да ни го направат животот поубав или полесен од проста причина што тие работи немаат никаква свест а камо ли

претстава за што е убавото или доброто, од тука единствено нашата активност е она кое може нашиот живот да ни го направи поубав и полесен .

Не треба да чекаме, да се надеваме и да бдееме во нашите психички хендикепи како фантазијата кои ги сметаме за доблести, а за тоа што и како треба да правиме ќе знаеме самите од како ќе го добиеме предходното сознание дека од нас зависи многу, кое никогаш конкретно туку постепено ќе ни го даде одговорот.

Му објаснив на Господарот дека умот ми беше заматен и измешан од мисли но никако не можев да му одолеам на нагонот да го најдам одговорот на сите прашања.

Никој кој е човек не може.-одговорот беше краток.

Човековиот ум е премногу ограничен за да би ги имал и сватил сите прашања и одговори на сезнаењето.Ние го имаме пред зад и околу себе третиот степен за спознавањето на сезнаењето, треба да сме среќни што не сме меѓу суштевствата на посложените степени туку изгубени помеѓу пониските поедноставни и полесно сватливи форми.

Затоа што човековиот ум е доволно простран за да ги свати пониските форми на сезнаењето.Што е и доблеста бидејќи понекогаш со помалку и поедноставни зборови се кажуваат суштествените работи.

А тие тајни се запишани со Руните на овој Храм.Руните се азбуката на древните азбука од знаци со непознат извор...древните само ја превземале од Пророкот.

Господару гравурите на вашиот меч, тоа ли  се Руните на Храмов?

Вековната традиција гласи:Секој кој останува до крајот на искушениетo на самобразбата во Храмот на вистината на крајот ги дознава главните вистини тајни читајќи ги Руните на Храмот.Делови од образованиетo се и вежбите во Арената, читањето во Големата Библиотека и уште стотици буквално стотици активности за кои немаш сеуште чуено Хале, но сите сите патишта на знаењата водат кон знаењето за читањето на Руните и дознавањето на Тајните.Секо јго бира својот пат а крајот е ист.

Господару но како ќе знам дека сум подготвен?

Тоа јас го одредувам.-Господарот го сврте погледот настрана....

Вашиот син ги знае ли тој тајните ?

Господарот од под мантијата извади долго сечиво завиткано во црнилото.Тоа беше меч од бел метал.На неговиот штитник за прсти имаше нацртано руна.

Разговорот за руните не беше случаен Хале од утре вежбите во Арената ќе ги изведуваме со вистински сечива, од утре ќе почнеме со учењето на руните.Секој ќе се разбуди со меч.

Самата идеа ми заличи како детска игра.Иако имав голема љубов кон сечивата таа ноќ само ја разгледав Руната обидувајќи се да препознаам некој знак во неа.Завршетокот на мојот меч немаше црна боја но сепак опипувајќи го сакав да дознаам што беше тоа што човекот во библиотеката го криеше од мене и како е тоа поврзано со еднорогот пред чиј кафез ме однесе Господарот.Попусто...

Голиот меч остана буден покрај мојот кревет.

Првичните вистини

Вежбите во Арената започнаа а со нив и учењето за руните.На прв поглед изгледаше дека начинот на учење на руните нема за цел никаква вештина на мечот но не беше така. Секоја нова руна ја учевме на тој начин што ја отцртувавме со мечот во воздухот извикувајќи го нејзиното име.

Господарот половина циклус го форсираше овој вид на вежби без никакво објаснување, додека сите ги учевме руните самостојно.Само колку рани имав по рацете од засекувањата од острицата од мечот која беше толку остра што се лепеше на допир.Сечивото од бел метал никогаш не се остреше и беше вечно.Мечот беше полесен од шипката и затоа нашите удари станаа посилни.За време на тој период го запоставив читањето и времето го поминував во друштвото на Гарон и Ена.Ена беше тука бидејќи синот на Господарот Советникот Фелонт Лагар беше решил да остане на подолго, а со него и сопругата и  нејзината придружнчка...Се претворивме во машини но ја научивме целата азбука на руни.Секоја руна беше засебен збор.Со учењето на секоја нова руна истата се отцртуваше на штитникот од нашите мечови одкако ќе ги легневме во синиот пламен кој гореше зад бината-олтар од каде Господарот ги покажуваше вежбите.

Едно утро кога мислевме дека повторно ќе се зафатиме со учењето на руните и повторувањето на старите вежби, Господарот ни рече да се поделиме во старите парови во кои вежбавме додека сеуште не бевме зрели да држиме сечива.Со Гарон застанавме еден наспроти друг.Господарот нареди наизменично да ја вежбаме азбуката со ударите и извиците.

Пробавме и од таа комбинација на руни и удари одбрани се доби еден сплет на реченици кои откриваа тајни.Господарот ни го кординираше начинот и редоследот по кој требаше да ги извинуваме руните а всушност ние ги кажувавме лекциите по сама логика.Ние самите учевме од руните.Уште по првиот час изразив вчудоневидување кон тоа како успеал неко јда ги вклопи руните со мечувањето и воедно да добие одговори на суштевствени прашања.

Еве што ми рече Господарот:

Хале не е тоа дело на еден, а инаку мечувањето е само еден занат, еден пат кон разбирање и толкување на догмите на руните.За секој човек патот е различен но за секој крајот е ист, под услов да се стигне до него.

Веќе на крајот од научената азбука по ред циклуси го имав истиот број руни  како Господаровиот  штитник на мечот.Мечот беше еден.Сите мечови беа исти затоа беа едно.Дури сега сватив дека мечот на Господарот не се разликува по ништо од нашите, дека не беше ништо попосебно и посвето од она нашето.Но сепак тогаш не бев свесен за сите тајни на мечот од мел метал.

Господарот или водеше посебна грижа за мене и моето развивање и образување или можеше истовремено да биде на различни и исти места со различни луѓе.

Хале време е да ти го покажам она за кое малкумина знаат.Влеговме во еден лифт

чија метална врата се отвараше и затвараше во вид на концентрични кругови.И ете на крајот дојдовме.Дојдовме до Обелискот од жолта руда.Тоа беше лична креација на Господарот копија на матичниот столб на храмот како што се изрази тој.

Матичниот столб е р бетот на Ва Монт Палан Ена.На неговата површина се испишани руните во примарните конбинации на древните.Скалилата без помошен држач се буквално само на чекор до провалијата смртта бидејќи тајните не се за оние со слаб ум. А истите тие скалила водат покрај ѕидот на кој се испишани примарните комбинации од кои се развиваат поопштите мудрости.

Господарот ми зборуваше за столб со скалила без држачи нешто што никогаш не го видов И за што тогаш не добив јасна претстава.

Како што реков Хале Спиралниот Обелиск е само мала макета копија на Матичниот столб на Ва Монт Палан Ена.На него се запишани сите лекции кои вие ги научивте преку мечувањето, истите оние кои други ги научија од медицината, од науката од својот сопствен занат во храмот-планина.Сите патишта водат кон примарните комбинации на руните создадени од  древните...

А тоа е патот кон постигнувањето на сезнаењето.

По третото спомнување веќе комплетно ми беше јасно за што станува збор.

Господарот ми ги спомна и еднорозите по чиј рог го беше направил овој модел обелиск од жолта руда.Но сеуште не ми беше јасно која беше поврзаноста на Еднорозите со тајните на мечот на Господарот.

# Тунелите на подземната железница

Од кога пристигнав изминале скоро 10 циклуси што се едначеше со 4 години.Тие 4 години се чинеа премногу долги за да бидат само 4.Можеби поради чувството дека припаѓам во вакво место ми ги направи пријателите и познаниците многу поблиски за пократко време.Трите циклуси поминати со Ена ја прогласија нашата свршувачка.Беше ден како и оние пред него.Тој ден ја имав мојата љубов.Го имав мојот најдобар пријател покрај мене.Бев и со Господарот.Со најблиските.

Дојде времето.Дојде времето кога требаше се ова да се напушти.Господарот ми ја објасни целта работа.Следејќи го планот Гарон требаше да стапи во служба на Советникот и лојалниот Везир десницата на Народот и Суверенот неговата висост Фелонт Лагар во дворот на Капитолот.Првиот чекор од планот се состоеше во мојот престој како почесен гостин во везировата резиденција со оглед на мојата јавна љубов кон Ена и со одглед на имањето на таа преголема чест во знак на добри желби.Мојата задача се состоеше во испорачувањето на Мечот на Господарот до неговиот роднина кој живееше на периферијата од дворот.

Приферијата на дворот Господару? Но јас воопшто незнам како би се снашол незнам ништо за Капитолот...

Фелонт ќе те упати во тоа, тоа е најмалиот проблем другото што треба да го направиш е да го побараш Ладио Лагар Лудакот.

Помислата на овој прекар малку ме исплаши.Господарот го увиде истото и се насмевна.Насмевката беше доволно објаснување за мене.Господарот беше крајно загрижен за целата работа што и ме зачуди бидејќи барем тој беше еден од оние кои секогаш беа стабилни. Зар имаше нешто толку ужасно кое би го растревожило?Зар и тогаш насетуваше?

Тоа не го знаев.Знам само дека бев претерано радосен од помислата дека нема да се разделам од мојата Ена.

По крајно долгото возење во товарниот лифт стигнавме до подземната железница во подножјето на планината.Тоа беше конструкција која водеше до дворот на Капитолот.

Немав точна претстава за зборот железница.Имаше метален тунел исполнет со бескрајни шини кои се простираа на одредени растојанија по линија на кружница во целиот метален тунел-ходник.

Одненадеж во таа тишина предизвикана од фасцинацијата на таа глетка, се слушна слабо шиштење.Отпрвин помислив дека само ми се причинило, но шиштењето премина во ѕунење ѕунењето во тресење...Тресењето беше предизвикано од нешто што се движеше со неверојатна брзина нешто претерано масовно.Тоа беа капсулите.На секоја од шините долж тунелот пристигна по една капсула од бел метал.Овие нешта беа прилично просторни.

Ах конвојот со храна- Фелонт покажа нервозно испружувајќи го прстот во правецот на капсулите.

Внимавај на манирите драги-како да го коби што покажал со прст иронично се пошегува неговата сопруга Деаз пред да го бакне во образот.

Ова беше ново за мене и Гарон.Фелонт ни објасни дека патувањето ќе трае екстремно долго така што ќе мораме на некој начин да заспиеме во капсулите за транспорт.А сонот ќе трае додека трае патувањето.

И така за последен пат ги погледнав тие простории.Црнилото го отфрливме од нас бидејќи надвор од храмот ги немаше истите квалитети.Од нашите два превеза Ена ми соши марама која сеуште ја носам.Бев богато облечен.Барем тоа за мене беше богато.Бев потпораснал, И рамењата ми се беа прошириле, косата веќе ми беше долга но сепак ја носев собрана. Имав панталони од црн сомот високи чизми сив волнен џемпер и еден дебела наметка во замена за бунда.На колонот ми висеше Господаровиот меч веднаш до мојот.

Сите беа дотерани за враќање во реалноста...враќање кое мораше да почне со кратко патување кое требаше да го преспиеме.

Се сеќавам на изразот на Господаровото лице кога се симна да не испрати.Ми вметна некаков лист хартија во пазувите кога се прегрнавме.Со мене последен се поздрави.

Ако го изгубиш мечот се е загубено.Варди го со животот.

Ме разбуди тресењето на целиот теснец на капсулата.Не ми требаше многу за да сватам дека нешто не е во ред.Изрипав од капсулата додека сеуште беше во движење.

За дел од секунда видов како мојата капсула се распрсна во парчиња додека другите капсули се задржаа на шините и исчезнаа со молскавична брзина.

Мојата капсула експлодира и после толку долго време видов црвен пламен.Од глетката се почуствував како во сон.Над мене се настрви една прилика од над два метри со ќелава глава со ниско чело зад кое која штрчеа мали клемпави ушиња а под нив продолжуваше изразена брада, неговата кожа беше светло сина...

Храмот-планина е уништен пресветол.

Добар сте пресветол? Раката е скршена пресветол...

Капсулите сеуште фрчеа над мене ги имаше стотици.Правеа неподнослива бука.

Погледнав накај мојата лева рака....лежев во локва од крв, коскота беше излезена навор од кожата и месото, глетката беше грозна рефлексно се трзнав со главата настрана пробувајќи да ја олеснам страшната болка која навираше истата онаа болка која тогаш ме натреа да се онесвестам.

На кратко се разбудив во домот на некоја старица.Раката ми беше здрава.Старицата ли ми рече дека Ва Монт Палан Ена е уништена....Помислив дека го сонувам тоа.Дека во сонот сонувам.

" Вештерката"

И го забележав најпрвин лицето.Беше грозно, претерано грозно лице со искривен голем нос а над таа бура од брчки паѓаше несочуваната побелена коса.Сеуште не беше свесна за моето будење кога ги видов нејзините кратки закоравени ковчести прсти тргнуваа накај двата меча кои беа потпрени на малата дрвена масичка.

Тргни се од нив Вештерко-ја одбутнав настрана од мечот на Господарот.

И дури тогаш сватив што сум направил.Оваа грдосија за која беше створен поимот вештерка сепак имаше добро срце.Јас можев да го видам тоа повеќе од било кој друг.Нејзините очи не беа грди.Во моментот ми дојде помислата дека ужасно згрешив и дека дури и ја навредив.Во мислите на тоа грдо лице му дадов црн превез и се свртев кон она што не беше грдо а тоа беше нејзината душа.

Се извинувам не мислев така, само не чепкајте го мечот...-го реков тоа со мала мера на сожалување.

На моето одбутнување таа изреагира како што човек би реагирал на благ ветер.Се подисправи како ништо да не се случило.Се исправи и ми се наклони добродушно пожелувајќи ми добредојде во нејзиниот дом.И таа како и сите други говореше на авд-отна-респе-општиот јазик. Неочекувано продолжи со зборувањето.

Не се грижете не ме навредивте.-можев да и ги насетам солзите.

Одамна ме нарекоа Вештерка.Но мојот изглед не е единствената причина иако првично беше...

Додека го зборуваше ова си ја гледав левата рака.Истата рака која ја скршив при излетувањето од капсулата.Беше здрава.Перфектно здрава дури ги немаше ни лузните од исекотините стекнати во текот на вежбите во Арената.

Зар е ова другата причина-момент пред да го речам ова и ја покажав раката.

Значи вие ми ја излечивте раката?

Да би можело така да речете...

Зар би ми поверувале млад господине кога би ви рекла дека вие сте првиот човек со кој зборувам по веќе четириесет години.-Молчев.Бев премногу истоштен и заборавив што беше другото што сакав да ја прашам.Таа продолжи.

Како млада бев грда девојка, исто како и моите родители а и сега не се срамам од тоа.Но тие беа чесни работливи луѓе и поради тоа не"  не исмеваа.Но се случи нешто полошо од исмевање.Луѓето од селото не сакаа да зборуваат со мене, ме избегнуваа.Пештерата во ридот над селото беше моето тајно место.Кога бев таму се чувствував сигурна.

На тој ден ладен зимски ден се случи огромен земјотрес исто како вчерашниот.Моите родители настрадаа под тежината на нашата куќа.По несреќата снегот уште полесно го трупаше селото.Сакав да бидам сама.За последен пат отидов на моето тајно место но мојата осаменост ја наруши мојот иден маж.Тој немаше име.Само ми рече дека е дете на храмот-планина.-во тој момент се сетив дека сакав да се осигурам дека

помислата дека храмот е уништен е само лош сон, но ја оставив да ја доврши приказната.

Децата на храмот се огромни луѓе но тоа не се луѓе.Тие се грижат за како што ја нарекува маж ми железницата.На денот кога го запознав во железницата настанало некаква ужасна несреќа стотици капсули се беа искршиле и беа блеснале во пламен.За се беше виновен проклетиот земјотрес.Имаше стотици луѓе кои настрадале во несреќата.Децата на храмот имаат огромни лекувачки способности.Тие ти ја излечија раката, на ист начин како што ги излечија сите тие скршени раце и нозе на преживеаните пред четириесет години.

За несреќата да ме следи уште повеќе, го донесов мојот иден маж во нашето полу разрушено село да ги залечи повредените.Тој прифати поради мене иако ми рече дека не му е дозволено да ја напушти железницата додека е во целината.Лошото беше што тоа лечење неуките го прогласија за чудо.Мојот маж испадна самиот Ѓавол а јас Вештерката кој им ја донесла целата несреќа.Ме обвинија и за земјотресот.Рекоа дека јас сум го предизвикала.Сакаа да ме убијат.Никогаш на никого не му згрешив.Се сеќавам на борбата што ја гледав додека маж ми ме штитеше од полудените селани.Ги фрлаше како кукли од дрво.Се повлековме во железницата.Никогаш повеќе не го видов моето тајно место.

Еден ден во светлите ходници од железницата го прашав маж ми дали би можеле да одиме некаде што подалеку од местото.Со помош на капсулите за храна стасавме овде.Тој ги напушти своите пријатели, браќа и сестри.Не покажуваше никакви чувства само ја следеше мојата волја.Пред четириесет години дојдовме овде.Мажот ми го нарекоа Гон.Името му го изговори еден господин со една дама кога се појавија пред мојата пештера што и беше влез во железницата. Обајцата беа завиткани во својата облека како и јас за да се заштитат од снежната бура затоа И не им ги видов лицата.Изгледа дека тој господин го знаеше маж ми од порано, беше одприлика на ваша висина.Кога го прашав што значи името, ми кажа дека Гон е дете.-се насмевна.

Секој нов ден поминат со мене се повеќе учи но тој нема никакви вистински човечки чувства.

Понекогаш неговото глумење и ме прелажува, па се залажувам дека сум со човек.

Но тој е еден од децата на храмот а тие не се луѓе.Нивниот живот е железницата и нејзината безбедност.Тој живот Гон го напушти за мене, незнам зошто.Но сепак неможе да помине ден без тој да се врати и да пободее во подземјето на железницата.Тоа мора да му е мана од раѓање.Како и кај сите нив.

Благодарение на таа мана сега вие сте овде.

Каде е ова овде?-последен пат кога поставив слично прашање бев на прагот од храмот на вистината.

Незнам дали ова место има име, а и да има јас не го знам.Некаде сме во дивината. Што подалеку од моето родно село што подалеку од лошите спомени....

Се што имаме е оваа колибка.

Вчера бев во некаво бунило како да чув дека храмот-планина е уништен.Оттаму доаѓ ам.

Неочекувано за мене старицата се насмевна, како да знае нешто повеќе од мене.

Пред четириесет години на денот на земјотресот децата на храмот-планина ја бладаа таа реченица.Знаете децата на храмот-планина зборуваат неповрзано и може многу лесно погрешно да се сватат.Можеби дека сознанието дека железницта која е дел од

тој храм-планина е оштетена, ги наведувало на речницата дека храмот-планина страда.Сигурно тоа сакал Гон да ви го каже кога ве спасил  а наместо страдање го заменил зборот " уништен" .

Да, сигурно...-промрморев како да сакам да избегам од помислата дека Ва Монт Палан Ена е навистина уништена.

"Тврдината"

Старицата се викаше Меа.Нивната куќарка беше на подножјето на еден зелен рид.Иако веќе и верував на таа жена мојот и Господаровиот меч ги врзав на појасот.Излегов надвор а Меа ми ја покажа прекрасната околина.Имаше дури и извор во близина.Одамна го немав видено сонцето и неговите 13 месечини....беа поминале 4 мрачни години одкога избегав од Овтсбор и се најдов во Храмот на вистината...

Сонцето беше нешто посебно, особено во склоп на прекрасната глетка на природата, но се прашував што беше малата црна точка во неговата позадина.Црн диск што дишеше како мало црно сонце.Имав некое чудно чувство дека ми недостига синиот пламен.Веќе ми недостигаа и Ена, Гарон и Господарот а последен пат се видоме вчера...се прашував дали сеуште беа живи...

Листот кој Господарот ми го вметна во пазувите беше потврда дека сум почесен припадник на дворот.Истиот двор на кој му служеше Советникот и лојалниот Везир на Народот и Суверенот неговата висост Фелонт Лагар Господаровиот син.

Мажот на Меа ја затскри целата светлината што доаѓаше од отворената врата.Гон- дете на храмот планина.Кога оваа маса од мускули би ме видела во оној момент кога му ја оттрунав неговата Меа од Господаровиот меч сигурно овој запис немаше да постои.Тоа беше истото суштество со човечки лик кое ми се обраќаше со називот пресветол во тунелот на железницата.

Се е добро пресветол.-Се обрати кон мене и застана на местото.

Моето име е Хал.-изустив полунавредено од тоа што човеков ме воздигнува нарекувајќи ме " пресветол" .

Не ве разбира, немојте да се трудите.Гон седни јади.-изусти старицата како да и прешло во навика да и дава упатства на оваа машина од месо и крв.

Да пресветла.-одговори Гон задоволно.

Нека не ви пречи тоа што ве вика пресветол.На мене ми делува баш пријатно...никој не ме почитувал како мојот Гон-се насмевна Меа.

Во текот на јадењето и објаснив на Меа дека треба да стигнам во Капитолот...таа ми даде до знаење дека сме претерано далеку од таму но дека сепак утредента Гон би можел да ме однесе до некое мало градче за чие постоење Меа не беше баш сигурна...

Знаете кога пристигнавме овде излеговме од подземјето во близина на градчето сепак тоа беше пред четириесет години, памтам дека здогледав дека се гради некаква камена Тврдина но во тоа време како и сега несакав да бидам покрај луѓе и да гледам луѓе затоа се оддалечивме два дена преку шумите до изворов.Се што сакам го имам е овде и задоволна сум со тоа.

Но вие не сте како другите.Отпрвин се гледа дека не сте прост.-Меа дури и малку се засрами од своите зборови.

Гон не изусти ни збор но испадна дека буквално се што рековме беше сватил и го протолкувал како што требаше.

Пешачењето воопшто не беше напорно бидеќи се спуштавме надолу.Изгледаше дека тоа градче е во некаква дупка.По пола ден пешачење со помош на дневната светлина можев да го здогледам тоа непознато градче.

Кога настапи ноќта Гон не запре со одењето.Дури се понуди да ме носи, но без двоумење го одбив и тој не праша повторно.Му реков дека од тука можам и самиот да стигнам.Кога му подадов рака за поздрав тој со целата своја висина и маса клекна пред мене и ми ги баци чизмите.

На ваша заповед пресветол.

Раката која му ја бев подал за поздрав му ја спуштив на ќелавата глава и го погалив во знак на благослов.

Оди дома Гон.

Кога заминував Гон сеуште клечеше пред мене во моите мисли.Иако веќе одамна беше тргнал...

Ноќта веќе му го отстапи местото на денот.Токму на изгрејсонце пристигнав во малото градче.Тоа беше место кое повеќе потсеќаше на некое поголемо село одошто на градче.Воопшто не бев заморен од целоноќното пешачење, но сепак сонот ми навираше од навика.Единствените што беа будни тоа утро беа домашните животни.За малку да не ме нападнеа кучињата-скитници.Незаинтересирано упатив неколку погледи кон малата тесна зграда од камен која Меа ја нарече тврдина.Не беше ништо посебно.

Затропав на портата од најблиската Гостилница, а на моја среќа гостилничарот беше разбуден.Чудно беше како во тоа глуво доба имаше некој буден.

Доаѓам кај вашиот Господар...не би сакал да го вознемирувам во овој час...- гостилничрот забележувајќи ја мојата облека и држење рефлексно почна да ми се улизува.

О да да повелете ваша висост наваму наваму гладни сте жедни можеби??

Му објаснив дека за сега се што би сакал да направам е да преспијам.Го задолжив да ја најави мојата посета во Тврдината.

# Колењето на свињата

Се разбудив напладне.Имав чувство дека сум сеуште во Ва Монт палан Ена но набргу ги отворив очите и ја осетив сончевата светлина на мојата перница.

Кога се симнав по скалите забележав дека Гостилницата е празна со исклучок на еден пијаница...

Добро ли спиевте висост?

Утрово ја најавив вашата посета кај Војводата.

Гостилничарот се сврте кон кујната и повика да се донесе за јадење.

Знаете немаме често гости на преспивање, но главно луѓето овде доаѓаат навечер да се поднапијат за да се развеселат.-покажа накај пијаницата кој ја поминал ноќта заспан со рацете на една од масите и наеднаш го смени изразот-Добро направивте што наидовте право кај мене, знаете има полно кои и се противат на волјата на Војводата.Јас сум му приврзаник.Тој е добар човек.

Пијаницата почна хистерично да се смее.

Добар човек ха! Добар човек, тој е монструм, животно само кога би ги виделе ужасите...А и не е легален Војвода сите знаат дека местото му е купено...ха добар човек...

Не дозволувам така да се зборува во мојата гостилница, особено пред почитуваните гости-глумата на Гостилничарот беше премногу прозирна, но тој беше приморан на лицемерност.

Не му обрнувајте внимание на пијаницава ваша висост, тој блада и кога се чини дека е трезен.-јас стоев над поставеното јадење не мрдајќи ни со прст и ја го следев разговорот како да следам сцена од некаква драма во театар.

Каде ти дозволувам да ноќеваш на масите, вака ми возвраќаш... безобразник!!-Гостилничарот го изговори тоа со скриена гордост.

Пијаницата стана и со клатење во одот се доближи до исправениот гостилничар.

И покрај ова знам дека си добар човек...ова е за пријателството-му ја стегна раката-

Добар човек си но кога ќе се појави нечива висост некој нов слуга на лажниот Војвода во Тврдинана ти се претвараш во нешто што не си и му се улизуваш на Војводата и кога не е во собата!!!

Што се однесува до ноќевањето на твоите маси и пиењето ти плукам на нив кога не ти се од срце туку од адет.-пијаницата буквално го плукна Гостилничарот в лице, а ни на Гостилничарот не му требаше ништо повеќе туку почна да го тепа беспомошниот пијан човек кој и без тоа не можеше да стои на нозе.

Неблагодарник!-изусти слушајќи ги пцовките на пијаницата кој лежеше исфрлен во калта пред Гостилницата.

Мојата улога во таа драма на спротиставени страни беше буквално неопределена.Ми

беше сеедно.Требаше да се свртам кон моите проблеми а не да ги гледам тепачките на гостилничари и пијаници.

Јадењето го оставив.Гостилничарот доби впечаток дека ме навредил и од страв да не го наклеветам кај Војводата ме молеше за прошка кога решив да си одам.Сватив дека со зборови не можам да го убедам дека тоа нема да се случи па затоа со движење на раката му наредив да замолчи.

Изгледа дека во ова мало градче најповеќе одгледуваа свињи.Местото беше толку калливо што чизмите ми пропаѓаа во влажната земја како во снег.Се упатив кон Тврдината.

Моето пристигање беше очекувано.Очигледно во ова мало место луѓето меѓусебно се познаваа, па веднаш го препознаа најавениот гостин во мене.

Едниот од двајцата стражари му нареди на едно детуле да ми ги избрише чизмите од калта а тоа едноставно го послуша.Преддворјето на зградата беше оградено со дрвени огради каде  во калта се ваљаа свињи.Истиот стражар  ме одведе низ ходникот со влажни скалила направени од студен камен.

Војводата ве очекува, повелете наваму ваша висост.-пред мене се отвори порта зад која го видов следново:

На едниот ѕид имаше камин на кој се гледаше дека одамна не горел оган, додека на спротивниот ѕид се протегаше огромен прозорец чии дрвени поклопци за во зима беа отворени и ја откриваа глетката на шумите низ стаклото.

Паралелно од вратата од која влегов  на чело од монтираната трпеза на некаков мал престол беше седнат еден претерано дебел, крупен човек.Во собата имаше 6 стражари.

Целата соба беше некако премногу тесна, како и целата зграда.Тврдината ја нарекувам зграда бидејќи тоа воопшто не беше тврдина тука само мини копија на нешто што потсетуваше на тој поим.

Дебелиот човек, Војводата нервозно грицкаше некакво ковче со месо, не ми се допаѓаа неговите цврсти вилици на кои се забележуваше дупче дури и низ салото на измрсените образи додека шлапаше и мљацкаше со полната уста.Во неговиот скут лежеше мало живо бело свинче.

Дури и на прв поглед личеше на тоа мало чисто дебело животинче кое го галеше додека јадеше.

Од неговата десна страна стоеше една млада девојка, на изразот од нејзиното лице се читаше дека воопшто не и се допаѓаше тоа што се наоѓа овде.

Истапив со сигурен од и застанав на средината од собата.

Дозволете да се претставам, моето име е Хал доаѓам од храмот-планина Ва Монт Палан Ена храмот на вистината себеспознавањето и трагање по вистинскиот пат и слобода.Слуга на мечот на руните.

Јас сум почесен дворјанин во служба на Советникот и Везирот десницата на Народот и Суверенот неговата висост Фелонт Лагар.-го покажав сертификатот потпишан од самиот Господар.

Имавме незгода во патувањето и ја изгубив придружбата затоа сум овде со искрени желби за ваше пријателство и укажување помош.Морам итно да стигнам во Капитолот.

Твоите зборови не ми значат ништо момче.Можеш до утре да ми се претставуваш ако сакаш, можеш да бидеш и самиот Суверен ама овде си под мене.Сега си во моето кралство.Овде законот е мојата волја а луѓето мои робови.

Сигурно се прашуваш од каде човек како мене со чин Војвода.Да, вистински чин потпишан од дворот.Го платив со свои пари.Или подобро речено потплатив за него.Ја платив оваа земја овие животни ова гратче и заедно со него и луѓето во него.-во преливањето на неговата салеста кожа одвај се гледаше светкањето на неговите мали бледи очиња.

Одамна немам зборувано со вистински дворјанин.Има нешто во вас кое ми се допаѓа.Ќе ме научиш многу момче мое.

Одвај се воздржав да ја сепнам ироничната насмевка.Воопшто не бев свесен колку беше сериозна работата или барем колку стана.

Дебелото суштевство се насмевна.

Штом одиш накај дворот сигурно носиш нешто вредно во тебе ќе ми го предадеш на крајот од разговоров-со прст покажа накај Господаровиот меч за кој ми беше наредено да го чувам со живот.

Знам дека никој овде не ме сака, тоа е факт.Но додека го имам законот овде, и платената војска ми нема запирање.А што се однесува до тоа дека платената војска оди кај оној кој плаќа повеќе овде тоа не е случај бидејќи овие луѓе-покажа накај стражарите-не се врзани за мене само преку парите туку и преку семејствата.

А и самите знаат за ужасните несреќи кои се случуваат често кога ќе падне ноќта....

Белото свинче одеднаш почна стравотно да квичи.Тоа квичење ја исполни целата сала...не запираше додека Војводата не ја отвори утробата на свинчето и не му го откопа малото срце.

Дебелото суштество, велам суштество бидејќи тоа што го правеше не наликуваше човек, се сврте надолу и почна да јаде од живото месо, јас почнав да ги набљудувам лицата на 6-те стажари кои покажуваа вистинско војничко зјапање и замисленост но и покрај тоа се однесуваа како ништо посебно да не се случува.

Нивните лица останаа непроменети и кога дебелото суштество почна да ја граба младата девојка со крвавите раце додека таа делумно се опираше.

Изрод помислив изрод изопачен, од ваквите луѓето да се смалуваат и зависат...Зар ова треба да постои ....едно цело гратче од луѓе, вистински луѓе претворено во панаѓур за некој изрод кој ги ограбува гостите, кој јаде живо месо и силува девојки и што уште не, се пред нивните војнички погледи заматени со крвта од свињи.

Смеењето на дебелото суштевство се испомеша со крциците за помош на девојката чии алишта беа испокинати.Девојката грабна еден нож од масата но дебелото суштество благодарение на своите јаки раце го спречи безнадежниот напад и почна да се смее уште погласно.

Пресудата веќе беше решена.

Се приближив до нив и рипнав на масата а истовремено и го шутнав ножот од рацете на девојката со разголени гради.-тоа за момент го залажа дебелото суштевство.Но кога се сврте нагоре во неговите мали мали очиња се што можеше да се прочита беше страв.Сега го гледав од висина како што никој дотогаш не го гледал стоев на масата со исукан меч, а стражарите овојпат гледаа... се разбудија од војничкото зјапање...

Аааа даа сега се сетив ти си истиот од кој ја украдов робинката на

пристаништето...ти....хаха колку иронично хаха...-...ме заменил со некој од кој очекувал освета и смрт помислив, дебелото суштевство почна повторно хистерично да се смее но овојпат неговото смеење стивна...

Овојпат руната на смртта не беше отцртана во воздухот туку стоеше на торзото на нечовекот.

Се уште беше жив, ја тргнав девојката настрана да не ја повреди.Собра сила да ја преврти трпезата и се струполи на подот.Почна да се влече оставајќи крвава траекторија на подот.Викаше и наредуваше, не молеше туку наредуваше да му се помогне и ги пцуеше стражарите на ист начин како порано, но овојпат тој се влечеше покрај нивните нозе.

Војниците го гледаа уште малку и наеднаш почнаа да го клоцаат и да го бодат со копјата, девојката ми се оттргна од рацете и им се придружи отиде...овојпат ја оставив...

Го вратив сечивото во корицата и забележав дека по грешка сум го извадил мечот на Господарот наместо мојот... нивниот бес беше толку голем што телото на дебелото суштевство го кренаа сите 6 стражари-платеници и го исфрлија преку стаклото од прозорецот.

Крвавото безживотно тело јако плесна во калта на еден од свињарниците.Телото остана меѓу свињите каде што и припаѓаше.

Сена

Изгледа дека на луѓето им требаа вакви изроди за да имаат против кого да се бунтуваат, инаку не би имале морална цел во животот.Целото градче со радост ја прими веста за смртта на нивниот Војвода, одметниците излегоа од шумите и се" си дојде на своето место.

Еден од моментите кога луѓето се почувствуваа вистински слободни....

Вистината беше дека го убив и не сакав да размислувам подалеку од фактот.Воопшто не убив човек туку само некаква изопачена симболика на зло.

Главниот собир беше на пресушената фонтана-чинија која ја искористив како бина.Бев сведок на собирањето на таа страшна толпа, тоа страшно оружје против единецот. Буквално се спремаа линчувања на поранешните " приврзаници на Војводата" дури и двајца беа претепани, додека другите беа ставени на моја милост и немилост.Толпата го извикуваше моето име.Таа толпа беше проста, необразована, го правеа она што им се чинеше исправно уште во наредниот момент можеа да го сменат мислењето за мене и да ме растргнат како диви волци.

Се качив на фонтаната-чиња која беше изгината на мермерно сполбче.Извиците и галамата на простата толпа исчезнаа во еден миг...се чекаше мојот збор.

Од проста причина што научив да ги сваќам и исправам работите како што е најправилно неможев да го сватам робувањето на овие луѓе.

Немам намера да држам никаков говор, моето доаѓање не е дел од некој изрежиран настан.Не сум дојден да делам правда, да судам или да ве водам, само ја направив вистинската работа, прво за мене а потоа и за вас.Но ќе мора да изберете нов Војвода кој ќе ја превземе управата, кој е праведен и чесен и некој кому му верувате безусловно.

Сена Сена Сена Сеееееенаааааа-се слушаа гласови на старци, мажи, жени, девојќи па дури и деца....

Одговорот беше едногласен а изборот повеќе од правилен.

Сена беше водач на бунтовниците од шумите кои со години се бореа против платениците на Војводата.Во името на тие 6 платеници кои го докрајчија Војводата сите платеници беа ослободени, Сена беше праведна.

Но Сена не беше човек.Производ на ген-жин како што учеше Господарот, играчка на човекот а не природата.Имаше буквално бело лице и сите особини на жена но без особината на стареење, можеби и старееше но тоа мора да се одвивало неприметно... Сена беше самовила, или подобро речено некогаш била....една од шумските жители но не оние кои ги ловеа " грабливките" , единствената доблест беше што беше чиста манифестација на човековото добро и нивен духовен и морален водач.Токму поради таа добрина овие вили беа ранливи во светот на луѓето и беа истребувани не само како единки туку беа истребувани и во луѓето.

Сена не беше слепа кон правдата туку беше слепа за се освен правдата.Можеби

таква била одпочеток, но со мешањето меѓу луѓето секој надреден ден станувала се повеќе и повеќе човек, ако човек може да се нарече оној кој убива друг човек.

Господарот учеше дека првичното правило на ген-жин суштевствата било дека човекот никако не смее да биде повреден.Но кога се измешале со луѓето ги попримиле нивните особини што беше случај како и со пониските форми на живот Ан-Ген-жините чист пример за неконтрола над тие суштевства беше еднорогот од кој ме спаси Господарот.

Кога еден Еднорог со таа свест беше способен за убиство, можев само да замислам за што се беше способна Сена.

Во записите за Капитолот кои ги прелистував во Големата Библиотека прочитав дека кога ген-жин ги дал првичните резултати сите човеколики ген-жин суштевста биле обесправени до тој степен што биле третирани како животни.Со време не можеле да се разликуваат особините на луѓето но останале специјалните способности поради кои тие не се луѓе,оние способности на кои луѓето им се восхитувале.

Вилата беше смртно поврзана со шумата и животот бидејќи таа нејзина специјална способност беше " комуницирањето со сите облици живот" особина која во приказните се обележуваше како " зборување со животните" .

Се сеќавам како и го кренав кроткото тело кога се качи на фонтаната-чинија...ме потсети на Ена.Пред цела таа толпа вилата клекна на своите колpacket со мојата рака во нејзините и изговори:

Нашата средба не е случајна, ова се случува вечно пресветол...благовен да е мечот и уште еднаш се да си дојде на свое место...врати ни го пламенот.-веќе не ги слушав извиците на толпата...Сена ми се обраќаше со изразот " пресветол" исто како и Гон едно од децата на храмот-планина мојот дом.А изразот " врати ни го пламенот" го бев чул на првата средба повторно од устата на Ена...онаа средба која таа ја одрекуваше...

Но сега не беше ни време ни место за да се дискутираат тие прашања.Патувањето до Капитолот беше долго, овојпат патувањето се софпадна со овој долгопосакуван настан на ова мало градче. Сена ги знаеше правилата на дворот една од обврските беше нејзиното лично присуство на дворот да си превземе заслужената титула.Изгледаше дека после се дека на патувањето до Капитолот нема да бидам осамен.Чекав само сите формалности и докази за подржката на народот од градчето да бидат завршени за да можеме да тргнеме...

Пештерата на Меа

Се сеќавам како Фелонт Лагар лично им му ја стегна раката на присутните во Арената кога првпат го видовме, посакав и јас да го сторам тоа со секој од толпава иако беше помалубројна од популосот насобран тој ден во пространата Арена.Намерно не го направив тоа.

Толпата како да ја преседела целата ноќ на калливиот плоштад бидејќи по спиењето единствената промена беше денот.

Како да и" се брзаше на Сена.Влеговме во кочијата без коњи.

Зад нас се слушаа извици на радост и струењето на гласовите на толпата...

Оваа кочија како што ја нареков беше некакво превозно средство прилично поголемо и подолгнавесто од кочиите за кои знаев.

Сена како се движи оваа направа?-прашав зачудено.

На вода пресветол, обична изворска вода.-се насмевна-ова е моето приватно превозно средство и моја заштита пресветол...

Немаше прозори и не гледав на каде се движиме а само го чувствував трускањето на металните гасеници по грубиот планински терен.

Сена знаеше многу повеќе одошто мислев.

Далеку ли сме од Капитолот ?

Прилично далеку пресветол, мора да поминеме подолг пат пред да полетаме.

Да полетаме?

Да пресветол не смеевме да полетаме пред целата толпа, тие едноставно погрешно ќе сватеа.-Сена го сврте погледот надолу.

Значи летот на оваа метална старудија ќе не донесе директо во Капитолот....

О не пресветол, не ...-одеднаш се сепна.

Еве полетавме.-изговори Сена.

Но јас сеуште го чувствував и слушав движењето на металните тешки гасеници по планинскиот предел...бев збунет.По кратка пауза избувнав:

Како кога уште е движиме по планината??

Мое извинување пресветол-се сврте кон ѕидот зад кој требаше да е возачот и извика-Исклучи го симулаторот и подеси на нормала.

Ништо не се промени дури Сена не тропна двапати по местото.

Одеднаш го снема чувството дека се движиме низ некаков терен, првпат сетив како е да бидеш во воздух.

Летаме од пред некое време пресветол.-ми се причини тешко да поверувам во однос на она што го чувствував.

Сена каде не носи леталово ако не во Капитолот?

Погрешно ме сватиивте пресветол, машинава не носи накај Капитолот да но не директно натаму.

Прво треба да дојдеме до неоштетениот дел од железницата...

Имам сомневање дека мојот втор дом, оној вистинскиот Ва Монт Палан Ена е уништен, тоа е храм-пла...

Планина-ми ја сепна мислата-знам пресветол знам.

Но што се случило не сум сигурна пресветол, само знам дека железницата која води до Капитолот е оштетена по земјотресот.

Во текот на летањето неможев да востановам дали и како се движиме иако постоеше чувство на лебдење...

Влезот е во една пештера пресветол, од тоа место натаму железницата е исправна.

Таа не носи директно во Капитолот.

Облечете се топло пресветол, излегуваме во среде снежна бура...-ме изненади малку тоа што го рече но Сена.Зар " летот" траеше толку кратко и токму сега излегувавме насреде некаква снежна бура?

Сепак Сена беше една од оние на кои им се верува.

Ги облеков алиштата кои ми ги даде а вијулицата ја исполни внатрешноста на металната направа со снег. Веќе бевме слетани, не насетив ни како ни кога...дури и кога излеговме од направата таа беше натрупана со снег како да стоела долго после слетувањето, или пак само вијулицата беше силна.

Во мене несвесно се почукна една грамада од човек.И покрај виулицата го препознав лицето со сина кожа на детето на храмот-планина.

Гон-извикав и го фатив за рамото сакајќи само да го поздравам бидејќи искрено бев изненаден што го гледам овде.

На сред виулицата суштевството клекна во снегот да ми оддаде почит, што воопшто не ми се допадна.Гон се сврте накај женската прилика која стоеше со него пред пештерата.

Наваму пресветла.-И се обрати на девојката и сите се упативме кон пештерата.

Чумата(Квартот на Сиромашните)

Единствената разлика помеѓу мојот и Господаровиот меч беше тоа што Господаровиот меч беше превиткан со црниот свилен материјал околу држката.Не можев да се движам слободно носејќи два меча.Мојот меч го доверив на Сена, а мојот живот го доверив на Господаровиот меч.

Отпрвин мислењето ми беше дека очигледно сум се препознал и дека тоа не е Гон, но...тоа беше тој ист и непроменет, додека во очите на грдата млада девојка ги препознав очите на Меа.

Сена се сврте накај натаженото лице на грдата девојка:

-Не тажи малечка  зошто таму каде што одиш ќе најдеш многу радости.-девојката само и ја бакна раката и заедно со Гон влегоа во една од здравите резервни капсули и се упатија спротивен правец од Капитолот.

Како беше се тоа можно, кога Гон до вчера беше далеку од исправниот дел на железницата каде што стоевме тогаш со Сена, како, дали, зошто.... тогаш го немав одговорот.

Одиме по подолгиот пат пресветол, друг избор не постои веќе...

Јасно се сеќавам дека повторно се качив во една од тие проклети капсули и заедно со Сена се разбудивме на портите на Капитолот.

Незнам колку долго траеше патувањето и колку долго спиев но знаев дека Сена се беше разбудила далеку пред мене.

Чекав да се наспиете убаво пресветол.-ми паѓаше многу чудно бидејќи Сена секогаш ми се обраќаше со изразот пресветол исто како што Гон ми се обраќаше на мене и Меа.

Мора да беше тоа некоја заостаната наредба која " нечовечките"  суштевства ја почитуваа против своја волја или можеби не само што не им сметаше туку можеби затоа и живееа.

Излеговме од подрумот на некаква полуразрушена стамбена зграда...кој би знаел дека токму тука се наоѓа еден од излезите на железницата на храмот-планина.

Сеуште не беше целосно разденето.Некаква сина боја се протегаше по ѕидовите на околните ниски напуштени стамбени згради, таа игра на небото ме потсети на синиот пламен, на храмот... на мојата задача.

Патот на споредните улички беше направен од калдрма.Во овој дел од Капитолот владееше некаква чудна тишина каква што се среќава само во напуштените места изгубени и заборавени во планините а со нив и луѓето во нив.Можеа да се видат како лежат заспани во калта, нивните насмевки со кои ги истакнуваа остатоците  од своите жолти деттски заби, рацете кои беа склони кон грабање и дури во сон рефлексно мрдаа посегнувајќи по кесето на оној што има...карањето и садистичкото тепање на своето дете и своето куче скитник....лицата на оние кои остареле далеку пред време....

ТОА...Тоа беше Квартот на Сиромашните.Уште на прв поглед можеше да се види дека не било одсекогаш така.Дека на крововите од зградиите наместо црните мршојадци некогаш бдееле прекрасни птици од чии гнезда останал само сувата слама во позадината.Тие мршојадци-ѓаволи будно бдееја на својот полу мртов плен чекајќи да почине уште еден заборавен скитник за да му ги растргнат душата и телото.Можеше да се види и дека во тие полускршени вазни на пожолтените ѕидови некогаш имало цвеќе, дека луѓето наместо да крадат работеле и ги прекорувале крадците... дека ги галеле децата и кучињата а тогаш тие кучиња не биле скитници и не им се гледале ребрата исто како што им се гледаа тогаш на оние кои и покрај свежото време лежеа полуголи на студениот камен...како да не им е грижа...

Додека чекоревме полека наидовме на еден питач.Очигледно се сепна во прозевањето пред да ни се приближи.

Мил господине, господару и мила божице помогнете, помогнете му на овој кутар човек-човекот почна да се тресе и да глуми чувство на болка одпрвин ми се причини дека тоа е класичен трик за да го сожалиме но всушност таа глума носеше иронична порака а не желба за две-три парички повеќе.

Колку беше апсурдно да се сретне питач во самоит центар на беда, ништавило...зар имаше некој овде да му даде било што??

Кога го прашав во врска со тоа зошто не пита на некое прометно место а тој одговори:

Да господине, да господине...-се накашла ветачки- не смееме да излегуваме од Квартот ние овде сме сите болни, нашата зараза несмее да се шири накај дворот.

А како згодна можност се покажа присуството на возвишените господа дворјани господине, но безнадежно беше човек да се обиде да им се приближи а камо ли да пита.Во тоа име вистинските питачи го изгубија дури и животот.

Како ти е името пријателе?-го прашав бидејќи ме заинтересира иронијата во неговото зборување.

Ме викаат Партал, просто Партал како скинато парче во морска вода....Некогаш имав две имиња некогаш бев...бев...некогаш бев...-не ја доврши речницата.

Ова е многу важно пријателе-се наведнав кон него-од каде дојдоа дворјаните и каде се сега?-сакав да дознаам што се случило со Гарон и Ена.

Дојдоа од подрумот од каде што излеговте и вие со божицата, а каде отидоа незнам, незнам ни како едноставно побегнав кога видов како луѓето гинеа за еден збор од грмотевиците на заштитниците на возвишените.-неговиот говор беше неповрзан, но сепак можеше да се забележи дека Партал не беше обичен скитник...но што ако навистина беше типичен скитник...

Но колку и да беше невиден скитникот призна дека му било страв да ги погледне дојденците а камо ли да им се приближи и поради тој негов кукавичлук недознав ништо во врска со Гарон и Ена.

Но на нас ни се приближи.-го прекинав во неговата исповест.

Вие не сте како нив не носите оган...а ве знам од некаде, ви го паметам лицето...најискрено да...да...само навистина неможам да се сетам од каде...поради вас луѓе се почувствував како вистински просјак знаете дека немам просено 40есет години??

А што правев ...не се сеќавам...бев... да ...одамна бев...но ве паметам вас мил господине ве паметам како добар човек да... да...-го прекина пелтечењето како да заборавил да

ни каже нешто, како да го кажуваше наизуст:

Очите наши и раце не се наши повеќе ги водат инстикти кои одамна сме ги заборавиле, ова место не е безбедно за луѓето кои се облекуваат како вас... ние сме болни...-овојпат во тресењето на телото на питачот неможеше да се забележи ништо неприродно... тој навистина се тресеше.Дојде некаква слепа постара жена која го покри Партал со морнарското сино одело.

Сена беше суштевство проколнато да го спознава духот на луѓето а и да ги сожалува луѓето проникнувајќи во нивните умови.

Што е тоа толку страшно што ги снашло овие луѓе ?? Што се случило овде та зад себе да остави само прав пепел и партали од луѓе?? Која е таа сила која ги повикала црните ѓаволи-мршојадци? Или пак за ова се одговорни мршојадците во туѓите души?-скитниците и натаму мирно спиеа а парталот се тресеше на ивицата од тротоарот.

Чумата...-изусти Сена, но тоа што ми падна чудно што за прв пат не го употреби зборот " пресветол" не беше единствената причина поради која се свртев за да и ги забележам солзите...

Одпрвин добив впечаток дека таа " Чума" беше симболика за несреќата на овие луѓе но покрај тоа имаше и нешто многу повеќе...

Несмееме да се задржиме долго на ова место пресветол...има полно работи кои ги знам за Чумата а и полно кои не ги знам.-изговори Сена додека пешачевме во правец кој таа го одреди.

Сена што е всушност Чумата?-ја прашав самовилата.

Ова наоколу е резултатот од неа, пресветол.

Таа е болест.Дворјаните не можеле да се помират со својата смртност пресветол, на сметка на губење на задоволствата не сакале да се обидат да си го продолжат животот.Затоа ја создале Чумата пресветол...за сиромашните.

Кога ги исклучиле предходните решенија останало тоа да им го скратат животот на обичните луѓе пресветол со цел тие привидно да живеат подолго од нив земајќи некаков серум... истиот тој серум тече низ вашето тело пресветол...затоа и не ве допира Чумата.

Или тоа или сте суштевство како и јас.Но вие сте човек.

Незнам каде би можел да го земам тој серум, можеби се случило без мое знаење можеби преку храната...

Стигнавме.-Сена ме прекина и подоцна одговорот кој не го побарав туку сам дојде...

Стигнавме пред една зграда која наликуваше и на околните.

Качете се-се слушна гласот на човечето со кадрава коса и детски раст.

Додека ги искачувавме скалите Сена ми објасни дека " тоа" и е пријател некогашен дворјанин, кој би требало да ни даде некои направи за да ја преминеме Снежната пустина на средината од Капитолот која го дели Крватот на Сиромашните од дворот.

Вратата беше отворена, а зад неа беше човечето, очигледно создадено преку Ген-жин.

Ми ја подаде својата крзнена рака со мали кратки тапи канџи во знак на поздрав... се

ракував со него со искрено почитување.Откако го изговорив своето име неговите копита се превиткаа во поклон:

Преголема чест, пресветол.Сеуште ја цениме нашата слобода И ви ја бележиме неизмерната благодарност.-тогаш не можев да си ја објаснам оваа реакција.

Ритас и самиот знаеш на кој ризик се изложуваме доаѓајќи во јадрото на Чумата, ни требаат термо-бариери за да ја преминеме Снежната пустина.-индиретно Сена ми го откри неговото име.

Секако сестро, но ќе треба повеќе од термо-бариериве за да се помине пустината.-ни ги подаде рачните метални алки.Сена ми покажа како се користи, но не ја испробав во моментот.

Ќе ви покажам пресветол.-малечкото суштевство зема друг вид на алка и во моментот кога ја склопи на раката ги снема неговите шепи и копита...пред нас стоеше едно човечко џуџе кое воопшто не ни имаше алка на раката.

Сена малку се насмевна на моето чудење.

Тоа е само холограмска проекција пресветол Хал, игра на светлина, изворот е алката.

Наука...а не магија.-изустив самоуверено додека му ги допирав копитата на мојот нов пријател гледајќи некакви нозе во чизмички на истото место.

Неверојатно, чудесно.-изустив а Сена само се насмевна ставајќи ја алката на раката.

Во наредниот момент пред мене не стоеше вилата Сена  туку некаква парталава гнасна зацрнета циганка потпрена на некакво труло дрво наместо на мојот меч кој и го доверив...

Алката работи и на најмала светлина однадвор, таа не е извор, но иако во потполниот мрак откажува тоа не е важно бидејќи тогаш никој не гледа...

Досега имавме среќа што сите спиеја....-гласот и"  беше непроменет.

Мораме да се преправиме пресветол Хале инаку сиромаштијата ќе не растргне иако не носиме пари во нас, ќе не растргне бидејќи сме различни...

Алката што ми ја дадоа имаше повеќе опции но во тоа време не ми беа потребни.Доволно беше тоа што кога погледнав во скршеното половично огледало видов слика на еден слеп старец чиј лик горчеше од грдост.Тој старец имаше жолти заби, сиви слепи очи и предвреме остарено лице но сепак во неговите движења ја препознав својата става во огледалото.И мечот на Господарот се беше претворил во ластегарка или подобро речено бастум.

Мораше да стигнеме до некоја стамбена зграда на чиј кров се наоѓаше леталицата со која џуџето требаше да не превезе преку половината на Капитолот нареченаКвартот на Сиромашните до почетокот на Снежната пустина.

Не требаше да поминеме голем пат до таа зграда но тој пат беше опасен во случај да не откријат.Поминавме буквално незабележани од толпата.Слеани со парталавата валкана маса избезумени и уништени луѓе тие неможеа да ја забележат разликата однадвор.Старечкиот од го глумев и кога немаше никого наоколу.Ги набљудував децата кои се плискаа во каналот покрај улицата направена од раздрмана калдрма.Нивната кожа беше прекриена со слој од красти, изгоретини и изгребаници а тие сеуште безгрижно плива во загадената црна матна вода полна со остри метални и дрвени предмети.Надож по каналот беа извадени цели маси и креденци, а столиците беа нафрлани како куп од ѓубре.И некогаш најсакапиот мебел не вредеше ништо кога неможеше да се замени за еден залак.Тие умираа, страдаа а јас неможев ништо да

превземам.Само како уште еден дух кој само набљудува поминав незабележано покрај нив...но овој дух не заборави...

Кога се качивме на покривот каде требаше да биде летелицата таму немаше ништо...

Почекав некое време откако ја исклучив алката која го менуваше ликот, Ритас допре некаква чудна направа за проекции скриена во една обична канта и леталицата се матејарилизираше од чист воздух.Сена тоа го опиша исто како холограмска проекција.

Ако алката ни овозможува буквална невидливост, зошто не станавме невидливи и онде долу-покажав накај улицата.

Пресветол Хал, па ние и бевме невидливи, но не на буквален начин.-се отцрта насмевка нејзиното самовилско лице.

Летот траеше долго а денот беше јасен.Капитолот беше огромен, огромен град.Ние лебдевме низ Квартот на Сиромашните кој воопшто не беше никаков кварт туку беше погрдата половината од Капитолот или пак можеби поубавата.

Снежната Пустина

Капитолот е поделен со Снежната Пустина која требаше да се совлада за да се дојде до дворот.После повеќе часовен лет стигнавме до местото.Слетавме на една чистина на некаков напуштен пат.

Гледката беше вчуденедувачка.Во далечината продолжуваа згради, тврдини, и кули затрупани во снежни олуи.Ветерот удираше во некаква бариера направена за да не се прошири снегот насекаде.

Џуџето  дека нашата алка за термо-бариера, била составена со проучувањето на истата баријаера во чија невидливост зјапавме.Таа огромна бариера присеќаше на кристално чисто  црвено стакло на кое нема никакви одблесоци.

Сена ми објасни дека внатре во Снежната Пустина ќе мора да се допреме ако сакаме да комуницираме бидејќи термо-бариерата беше исто така непробојна за звукот како и што беше и за студот.

Се поздравивме со џуџето Ритас а тоа ми се поклони на ист начин како и Гон.Не ми беше јасно како можеше едно џуџе да ме потсети на суштевство како Гон.

Ја уклучив алката.Во истиот момент по површината на целото тело и кожа ми се прошири таа бариера, ми влезе во ушите, ноздрвите и преку дишникот ја осетив во внатрешноста на утробата каде се отвори сосема мал отвор за воздух.

Се сеќавам како џуџето седеше покрај својата леталица кога влеговме низ бариерата.Ни мафташе како детенце со неговите рачиња-шепи.

Кога се пробивме низ бариерата не осетив никаква промена...иако пред мене се превртуваа снегови во воздухот, никако неможев да осетам студ.Нозете ми беа одморени.Одевме некое време без да проговориме.Сена беше молчалива.Се движевме само нанапред, што понапред.

Сена насети дека сакам нешто да ја прашам...ја стави раката на моето рамо.

Сена колкава е Снежната Пустина ?

Незнам пресветол.-одговори тивко.

Но таа е домот на еднорозите.-ми го стегна рамото-нема да умреме овде верувајте пресветол дејството на алките не престанува, а еднорозие ќе ги најдеме пред да ни снема храна и  тие ќе не спасат.

Колку и да изгледаше бесмислено немаше кон што да се враќам затоа безнадежно продолжував.Но не ми беше јасно дали пожртвуваноста на Сена беше поради тоа што сака по секоја цена да дојде до дворот или можеби го ризикуваше животот поради мене, а и така да беше зошто??... зар јас бев до толку важен??...-тогаш незнаев.

Се држевме за раце бидејќи инаку полето беше затворено и неможевме да се слушнеме.

Се истакнуваа ридови и мали височинки натрупани со снег.Сена ми објасни дека тие ридчиња некогаш биле згради и куќи.

Снежната Пустина е неприродна креација на дворјаните.Направена е со цел да ги

држи сиромашните понастрана од дворот пресветол.

Ги спомна еднорозите Сена...

Да ова е нивниот дом.Овде ги одгледуваат и им ја земаат бесмртноста.

Еднорозите се убијци.Кога рече дека тие ќе ни помогнат на што мислеше?

Токму така пресветол.Ние го ризикуваме животот овде.

Во рогот на Еднорогот се лачи една течност материја со високорегенераторски способности...

Кога го реков тоа мислев на тоа дека треба да ја земеме таа матреија со цел да ја поминеме Снежнава Пустина.Човекот кој ја пие, нема потреба да јаде и да спие...дејството трае со денови...

Воедно истата материја е лек за Чумата.Често сиромашните се обидуваат да ја земат, но никогаш не ги нашле еднорозите.

Зошто мислиш дека ние ќе ги најдеме?

Затоа што ме имаш мене пресветол Хал.Јас ќе те доведам до нив.

Сена кажи ми од каде ги знаеш сите овие работи, не мислам само на еднорозите...туку на се...?

О Хал пресветол, знам многу повеќе знам и за Ва Монт Палан Ена.

Што знаеш Сена, храмот постои ли сеуште ?

Тоа не го знам ниту јас.

Јас сум самовила, а не човек.Некогаш живеев во дворот но тоа беше одамна.Ме поробија следбениците на Вободата кој го уби.Другото го знаеш и сам.

А џуџето дали е тоа некој твој пријател од дворот?

Хале и Ритас некогаш беше дворјанин, далеку пред тоа слуга, како многуте во Квартот на Сиромашните....

Преспивавме на снегот и се будевме со скриен страв од смртата но термо-бариерата не не изневери.Веќе беше трет ден гладување и бесконечно пешачење по длабокиот снег чиј студ не го чувствувавме.Во еден момент Сена застана.

Дојде времето пресветол Хал.Ова може и да ја означи самата моја смрт но ќе ти ги доведам еднорозите без чиј рог неможеш ни да се вратиш ни да продолжиш.

И реков да почека но веќе беше предоцна.

Сена ја исклучи алката за термо-бариерата а преку малите отвори од термо бариераа едвам го слушнав истиот онаков специфичен крик каков што чув во Собата на кафезите пред Господарот да ми го спаси животот.

Нејзиното тело почна да замрзнува...и ја уклучив алката и термо-бариерата се поврати но Сена остана бежвотна во снегот, нејзината кожа беше побледа од било кога...

Незнаев што друго можев да направам, едниствено знаев дека не сакам и не смеам да си дозволам да ја изгубам.

Но токму тогаш се појавија, привлечени од нејзиниот предсмртен крик.Низ маглата се пробија силуети на коњи и истите тие коњи се претворија во еднорозите кои ги чекав.

Сена се поврати, но сепак беше слаба.Водачот на целото стадо истапи пред нас.Тоа беше огромен црн еднорог со реси на белите копита.Истиот мажјак се исправи и го испушти истиот карактеристичн крик кој едвај го слушнав поради малите отвори на

термо-бариерата во моите уши.

Сена сеуште лежеше на снегот кога гладниот еднорог ги покажа своите бели остри заби над беспомошниот плен.Не размислував многу.

Мечот излезе од корицата и направи крвава парабола по трупот на еднорогот.Но одеднаш крвта се повлече во кожата, а еднорогот успеа да ги зарие забите во рамото на Сена.

Стадото беше мирно, водачот јадеше прв.

Фактот дека Сена умира и се грчи од бол ме избезуми.Со сета сила Господаровиот меч се зари во вратот на еднорогот и излезе од другата страна.Телото на огромното животно се струполи во снегот.Еднорогот се обидуваше да крикне но гласните жици му беа пресечени и поради присуството на сечивото неможеа да се регенерираат.

Го земав мојот меч и замавнав врз неговиот рог....мрдањето престана....стадото еднорози се повлече назад во маглата одкако се покажа жолтата течност од главата и од рогот на црниот еднорог.Одмаздата е проклета дива правда.

Незнаев веќе што треба да се направи, ја остварив одмаздата но лудилото сеуште остана.

Можеби и ќе умрев во таа Снежна Пустина оставајќи им го телото на крволочните еднорози, ако Сена не се наведнеше да се напие од течноста која излезе од рогот и отворениот череп.

Во наредниот момент нејзината рана се затвори но сепак беше изгубила премногу крв во времето на мојата привидна битка со еднорогот.

Нејзиниот бел фустан беше крвав но таа стана како да се буди од мртвите.

Сена...јас...

Ова ќе не спаси пресветол Хал.-го крена рогот полн со жолта течност.-Земи напиј се...

И тогаш за првпат го почувствував.Беше чудно чувство на преобразба.Кога желудникот ми го исполнитаа материја веќе не чувствував глад.Не чувствував ни замор....Ни бес.Беше некое чудно чувство на преобразба.

Сена ми го зема мојот меч од рацете, а Господаровиот ми го врати во корицата...

Да тргнеме пресветол.-изговори како да се случило нешто што морало да се случи...

Во Снежната Пустина не се разликуваше денот од ноќта, што повторно ме потсети на Ва Монт Палан Ена.Пешачевме долго, бесконечно долго.Телата не бараа сон, не бараа одмор а ние одевме се понапред и понапред.

Едноставно не постоеше начин да се измери времето кое го поинавме во Снежната Пустина.Сена ми ги образложи законитостите кои владееја во дворот, еден од деталите беше тоа што порано Ген-жин суштевствата како неа биле сметани за подолни од човекот но сега е тотално поинаку онака како што треба да биде.

Одпрвин кога Сена ми спомна дека ќе ни помогнат еднорозите, замислив дека ќе одјаваме на нив до дворот а не дека ќе пешачиме до таму...еднорозите не ги сретнавме повеќе...

Околината беше иста насекаде, снегот не се менуваше и се прашував дали со нашето пешачење воопштпо се движевме...

Неможев да сватам како можеше голтка две од таа течност да им даде на суштевтвата ваква способност на истрајување.Маглата беше збунувачка.Се движевме во своевиден круг на свелина и кога ќе стасавме во маглата пред нас таму имаше светлина а на

местото зад нас магла...имаше некоја ужасна симболика во тоа...

Колку повеќе пешачевме толку повеќе ми се чинеше дека се движиме наназад а не напред бидејќи патот беше бесконечен.Неможевме да го здогледаме небото но секако дека термо бариерата во чија вијулица бевме заробени мораше да има ограничена висина.Како местата на ѕвездите да ги заменија снегулките кои мирно паѓаа.Во пустината имаше и места каде вијулицата беше послаба, а со тоа и одот ни стануваше полесен.Деновите беа еднолични и поради дејството на имолот беше невозможно да се заспие колку само многу енергија содржеше таа мала количина која ја земавме.Целата концентрација ја трошевме на одот, дури не ни зборувавме, а во таа мачнина неможеше да се најде место за стравот од крволочните еднорози.Како векови да поминале пред повторно да ја здогледаме...

Стигнавме до тремо-бариерата, дури тогаш се прашував дали е тоа можеби истата термо бариера низ која влеговме во Снежната Пустина...

Излеговме од бариерата пресреќни дека сме го пронашле дворот.Во истиот момент не погодија со некакви стрелички за успивање.Очигледно немаа никакво дејство на нас поради течноста што ја бевме земале, па затоа машините мораа да употребат уште по дузина стрелички пред да се струполиме на плочникот.Пред да ја изгубам свеста забележав дека раката на Сена тргна накај мојата холограмска алка, а таа само успеа да изусти:

Машините нема да знаат...

Дворот

Се разбудив во седечка положба.Низ прозорците забелжав дека е ноќ.Бев во некаква темна соба и бев удобно седнат наспроти вратата.На наткасната имаше шише полно со некаков пијалак со кафена боја, бидејќи во моментот сетив жед тргнав до него...имаше благ вкус...кога ги отворив очите во огледалото здогледав еден човек во црна мантија беше 10-тина години постар од мене и држеше чаша во раката.

Отпрвин неможев да сватам па ја мрдав чашата и рацете гледајќи како човекот ги прави истите движења. Тогаш се потсетив на моментот кога Сена ја допре холограмската алка.Тој човек во огледалото можев да бидам само јас.Го засукав ракавот а на местото каде ја чувствував алката видов кожа, сватив дека Сена ме пикнала во оваа проекција со одредена цел, можеби од безбеносни причини или нешто трето.... па решив да не ја чепкам алката зошто не бев сигурен дека ќе можам повторно да ја повратам истата проекција.

Вратата се отвори со тресок кој најавуваше гостин.

Добра вечер ваша Светост, се извинувам за мојот упад среде ноќ но спиевте веќе неколку дена...-човекот се поклони и ми ја бакна раката.

Тоа беше низок но не и жилав човек.Се однесував како се да е нормално, пред тој да проговори:

Јас сум Советникот и лојалниот везир, десница на Народот и Суверенот Даек Угалом.-неговите веѓи се кренаа а под нив кривата насмевка се прошитри по целото лице.

Даек Угалом??-ја оставив чашата на наткасната, а неговото лице како стана сериозно до тој степен што ми се причини дека покажа страв.

Што се случило со неговата височт Фелон Лагар, зар го изгубил статусот??-се свртев кон него.

Ваша Светост, досега немало човек со такво име да ја носи мојата титула...можеби сакате да го пронајдам во дворот?-имаше понизност во неговиот тон.Повторно истата широка искривена насмевка со кренати веѓи.

Од голема важност е да ги пронајдете Фелонт Лагар, неговата сопруга и Гарон Фиазалан.-за кој и да ме сметаше овој човек воопшто не ми беше важно чиј заслужен или незаслужен авторитет се повикував само сакав да откријам дали се добро...а и Ена ќе беше со нив...

Ќе заповедам попис, ќе ги најдеме вашите пријатели во најскоро време.-повторно...како насмевката да му се искривуваше поради некоја физичка мана...

Ваша Светост можеби прашувам премногу, но машините кои ве успаа забележале дека сте излегле од термо-бариерата.

Каква е улогата на тие машини??-имав среќа што тие " машини" не ја забележале И мојата преобразба...

Тоа е заштита ваша Светост, не смееме да дозволиме на избезумените дворјани да се самоубиваат влегувајќи натаму .Имаме затворени врати но секогаш се пробиваат.Затоа се машините за да не дозволат човекот да се самоубие влегувајќи во полето.Машините се неверојатно прецизни тие стрелаат додека не ја изедначат биолошката рамнотежа потребна за сон.Незнам зошто кај вас сонот траеше со денови...Но работата е што машините исто така регистрирале дека вие и вашата робинка сте дошле од Снежната Пустина...Како е тоа можно ваша Светост?-зборуваше со тивок глас како да не сака да ме навреди со било што а камо ли со својот тон.

Тоа не е ваша работа Советнику-Угалом понизно се поклони, трудејќи се да биде што пољубезен...

Што се случило со мојата робинка каде е таа?

Чека надвор од палатата Светост, светите места не ги скрнавиме со присуството на тие суштевства...

Како сакате се додека е безбедна.-го предупредив со движење на раката.

Секако ваша Светост.-ја стави раката на градите.

Ќе ве посетам изутрина.-Советникот се повлече со истата крива насмевка со кренати веѓи.

Не сватив.Зар ген-жин суштевствата беа непоскувани и во дворот.Сена ме убедуваше во спротивното.Зошто Угалом проклето се улизуваше и ползеше како гуштер?Кого преставував преку проекцијата која ја носев? Навистна незнаев што да помислам.Тие стрелички за успивање мора тотално да го неутрализирале дејството на течноста од рогот.

Посетата на Даек Угалом беше во среде ноќ.Почна повторно да ме обзема сонот.Овој пат после денови а можеби и циклуси поминати буден во лудилото на Снежната пустина конечно ми се подари можноста самостојно да го осетам задоволството на заспивањето и сонот.

Овојпат утринското сонце се гледаше јасно, толку ретко го гледав што воопшто немав потреба да му се восхитувам.Но тој ден сонцето беше прекрасно, тоа беше еден од оние денови кога можеше да се зјапа во него без да те запечат очите и кога на бледата светлина се гледаа месечините.

По појадокот дојде до повторна средба со Советникот Даек Угалом и неговата искривена насмевка.

Ваша светост имињањата Фелонт Лагар и Гарон Фи-азалан ги нема на ниеден список на дворјани или гости дури и поминавме и списоците во архивите но не искрсна ниту едно од овие две имиња.-можеби и никогаш не стигнале до дворот, можеби застанале попат или пак настрадале уште во железницата....заедно со Ена...Не, несакав да размислувам така.Но на моја несреќа тогаш не ни можев да си ги објаснам работите... како можеше името на Фелонт Лагар да не се сретне во списоците на дворјани или гости на дворот....

Фелонт Лагар ме потсети на Мајсторот на Ах-гатите... Ладио Лагар истиот кој го нарекуваат лудак и на мојата мисија да му до испорачам Господаровиот меч.

Советнику едно име заборавив вчера, ве молам направете попис и за името Ладио Лагар.

Ваша Светост па воопшто нема потреба да правиме списоци.Тој ја очекува вашата посета.-овојпат кривата насмевка дојде највеќе до израз.

Секако, секако...-се преправив дека е се во ред.

Советнику што знаете за мојата соработка со Ладио Лагар?

Па за вашата Светост го знам едниствено она што го знае целиот двор дека сте пратеник од древните, а овде сте за да се сретнете со мајторот на ах-гатите Ладио Лагар и заедно да ги направите плановите за изградбата на палата посветена на кралицата.

Тоа и можеби било нечива улога, на некој пратеник од древните но кој беше всушност тој ако не јас...мора да ме замениле со некој друг...или пак не...

Суверенот нема да може да ве прими ваша Светост, неговата порака е молба да објаснението да биде одложено.

Разбирам, нека не се вознемирува со формалностите во вакво време.-никогаш не лажев.

Секако Светост лично ќе ги пренесам зборовите.

Знаете Ах гатот е мудар но повеќе е чуден...чудак би рекол... одошто мудар.Ладио живее сам тоа не е единствената причина затоа го нарекуваме Лудак.Недалеку од дворот, на пристаништето во една осамена куќа на стрмниот брег, куќичката е единствена и лесно забележлива.Вашата придружба е веќе организирана.-Советникот беше подолен и од најдолниот, понизен, разлигавен слуга кој ги озборува наоколу.Кога можеше да го озборува Мајсторот на Ах-гатите со сигурност можев да се посомневам во неговата понизност кон она кое јас го преставував пред него.Човек на толку висока фунција кој паѓаше ниско мораше или да не ја заслужува функцијата или да бара нешто повеќе од она што го има.

Единствената придружба која ми е потребна е мојата робинка.-му одговорив механички.

Како ќе посакате, дворот ионака е безбеден.А чудно е колку вашата робинка е поврзана кон вас, стражата ми раскажа дека цела ноќ останала будна на плочникот чекајќи го вашето будење, за момент ќе те прелаже дека е човек...-колку и да беше образован, неговиот тон на изразување воопшто не ми се допаѓаше поради фактот што пред мене го понижуваше самиот човек во него...како да е тоа нешто неизбежно...како самата функција да го приморува така да се однесува...но јас не бев приморан од никаква функција...јас бев само на минување...но сепак...

Ген-жините не се помалку од човек, туку напротив многу повеќе...-почнав но се сепнав кога ги видов неговите климања со главата...под кои се криеше искривената насмевка...попусто му зборував на тоа лице...

Ме израдува насмевката на Сена.Имаше нешто искрено во таа насмевка, всушност во не ни постоеше делче од неискреност во неа.Сеуште беше во белиот фустан попрскан од нејзината и еднороговата крв, можеби и таква ќе ја оставеа да не наредев да и дадат друга облека.

Сена ...-ја прегрнав.

Ја заложи ли управата за градчето?

О мил пресветол Хал хартиите лежат негде во Снежната Пустина, превземањето на управата беше само изговор за Сена да те доведе до Ах-гатот.-изусти низ весела насмевка.

Пешачевме накај периферијата на дворот.

Дворот беше простран прекрасно место, целиот под беше прекриен со мозаици

вклучувајќи ги и улиците.Најчудното беше што таа белина на кулите и градбите кај мене предизвикуваше студ.Беше некако пусто по тие за око прекрасни улици не видов ни едно детенце.... Единствено паметам дека зградите и кулите премногу ме потсетуваа на разрушените згради во квартот на сиромашните иако беа поубави и во нив живееја поблагородни или понеблагородни луѓе сепак разликата не беше голема во моите очи.

Таму во дворот-делот на богатите преправен под холограмска маска на преставник на древните се потсетив на Квартот на сиромашните каде како последен најдолен питач се движев низ урушевините.Овде на крововите од зградите стоеја призматични метални конструции од цевки со огромна чинија во средината.Тие чудни конструкции зафаќаа околу третина од целите бели истородни згради.На истите метални шипки се беа вгнездиле најпрекрасните птици кои ги имав видено дотогаш...

Движејќи се низ луѓето можев едноставно само да зјапам во нивните вообразени и препотентни погледи кои не се среќаваа ни меѓусебно а камо со некој подолен од нив.Ги презирав таквите луѓе чие целоживотно разгалување можеше да се резултира само со неконтролирана хистерија и нечесен начин на живеење.Кои беа нивните жртви?

Додека нивните надуени стомаци под кои висеа полните кесиња, сиромасите ги имаа само парталите а сепак поседуваа многу повеќе под тие партали.Додека на своите најнови чевли дворјаните навлекуваа полу-смешни кломпи за кал и парадираа по улиците на дворот кои беа почисти и од трпезите на кои ги одржуваа своите свечени закуски, во Квартот на сиромашните луѓето немаа храна или барем чиста вода, а единственото оружје кое го имаа против калта и ладната калдрма во која како стапици ги чекаа меаталните р" ѓосани предмети беа босите зацрнети нозе со плускавци и нивните рамни табани...

Но жртвите беа беспомошни пред термо-бариерата и Снежната пустина кои ги поставиле дворјаните за да не им се доближуваат.Но за нив навистина беше тешко да се најдат неопходните термо-бариери и имолот...Ова место беше се што требаше да биде тоа а тоа се што требаше да биде ова....Јас...Јас бев во средината...

Ген-жин суштевствата шетаа слобоно-ограничено бидејќи беа заробени од луѓето кои се нарекуваа нивни господари во тој скапоцен кафез наречен двор.Сена беше обземена од поривот на суштевствата.Нејзините нагони ја обземаа и ги имитираше извиците на секое суштевство покрај кое ќе поминевме, комуницираше со секој од нив не обрнувајќи внимание на Ан-Ген-жините, концентрирајќи се на вистинските човеколики Ген-жини одеднаш се појави некое сознание кое ужасно ја разочара.

Хал пресветол ген-жините не знаат.- почна да плаче.

Што не знаат Сена?

Сеуште не знаат пресветол...

Побрзавме да излеземе од дворот што поскоро.Сена неможеше да издржи и се онесвести.

Кога се освести веќе и беше подобро...бевме во близина на морето и прилично далеку од дворот.

Кажи ми Сена зошто ме стави во оваа маска?

Оваа маска веќе нема никаква важност.-ја допре холограмската алка и проекцијата исчезна.

Одеднаш ги забележав истите алишта во кои ја поминав Снежната Пустина заштитен

со термо бариерата.Беа целите измачкани во крвта на еднорогот кој го убив.Ја забележав и ретката брада кој не ја приметив предходно како и пораснатата коса која и предходно беше долга.Тоа само ме потсети на изминатото време.Колку ли време бевме поминале во таа проклета Снежна Пустина?

Сена се насмевна повторно, како девојче се крена на нозе и покажа со прстот:

Натаму пресветол домот на Ах-гатот.

Ах-гатот

Зад вратат се покажа најчудниот човек кој го запознав.Беше висок, облечен во некава сива мантија од дебел штоф за шинели, неговата црна коса беше расфрлана на ситестрани како никогаш да не ја чешлал поради локните кои паќаа врз неговиот орлов нос, под кој се ширеа несредената брада и брковите, додека на нозете имаше некакви чудни кломпи какви што видов на нозете на повеќето дворјани.Но овој човек воопшто не беше како " повеќето дворјани" .Во сите години во кои натаму го знаев Ладио Лагар никогаш не носеше друга облека.Уште пред да го запознаам многу добро знаев зошто се изолирал од дворот тоа беше така бидејќи дворот го запознав пред да го запознаам него.Ионака на прв поглед се гледаше дали човек има добро или лошо срце...Сепак воопшто не очекував Ладио Лагар- лудакот да изгледа така.

Хал, те очекував-ме прегрна како што татко би прегрнал син, а и Сена го доби истиот третман-изгледа дека се познаваа од порано.

Учителу-иако не беше мој директен учител како што им беше на младите Ах-гати, ова беше најадекватниот израз со кој можев тогаш да му се обраќам на човек кој беше мајстор на Ах-гатите-учител над учителите- порака, од мојот Господар...ви го испраќа неговиот меч.-клекнав местејќи го мечот во хоризонтална положба.

Хаха конечно, конечно, мојот брат се сетил на неговиот завет.-не сватив, но привиден одговор ми даде следното...

Ладио Лагар ја офати држката на мечот со двете раце напипувајќи го црниот завршеток со некое затаено движење извади еднорогов рог од шуплината на држката.Истата шуплина можеше да се искористи за чување на нож...но рогот беше друг вид на " скриено оружје" .Рогот го преполови со самиот меч:

Имол...-изусти и не понуди со течноста.Ќе сакате ли пак?-како да знаеше дека сме ја поминале Снежната Пустина благодарение на таа жолта густа течност кој ја нарекуваше имол.

Но буквално немаше потреба од неа.Го добив одговорот на прашањето за црниот завршеток на мечот.Тајната на Господаровиот меч.Тогаш дознав зошто Господарот ме однесе пред еднорогот во собата на кафезите, за да ми каже а да не чујам.Но спознавајќи ги еднорозите и тајната на имолот, тајната на Господаровиот меч тогаш ми се откри благовремено.

Чисто се сомневав дека во држката од мојот сопствен меч се крие еднорогов рог полн со имол, но незнаев како се изведува правилното движење за извлекувањето...исто како што незнаев кога првиот пат го добив мечот...морав да дојдам до Ладио Лагар за да ми покаже самиот.-размислував тогаш.Но всушност кај Ах-гатот дојдов со друга цел која тогаш ја знаеше само Господарот.

Откако се напи Мајсторот на Ах-гатите ја истури и последната капка од остатокот од имолот во некаков сад со форма на мал бел спирален обелиск и ја однесе во неговото

мало собче каде го следевме.

Додека работеше истовремено зборуваше:

Знаете мојот труд ме прави неспособен за задоволувањето на потребите на организмот...ова би требало да биде сосема доволно.

Сена дали е се според редоследот?-незнаев за што зборува.

Да пресветол, вашата волја е задоволена.

Сена е моја пријателка и ќерка, таа беше назначена за грижите околу твоето безбено пристигање.

Пресветол, дозвола да посетам еден стар пријател во дворот...-изговори Сена низ смешкање, а Ах-гатот климна со главата правеќи ја најсериозниот израз на лице што сум го видел кај било кого.Ладио Лагар и подаде некакво кесиче полно со метални пари.Само кога би знаел дека тие пари беа избројани за слободата на еден млад Ах-гат кој лежеше во занданите на дворот...

Откако Сена излезе, тој продолжи:

Бродот заминува за два циклуса, ќе треба да се почека да поминат сезоните на невреме пред да тргнеме накај местото на изградбата.

Изградбата Учителу?-На Ладио Лагар му се обраќав со Господар бидејќи уште од првиот момент го чувствував како Господарот Лагар.

Да Хал ти сеуште не знаеш...но...-се насмевна.-ти си официјалниот преставник на древните во дворот.Оние кои не чекаат зад океанот...

Јадењето чека на вас, како што знаете јас долго време ќе немам потреба од него како што немав ни досега.-Учителот се повлече во своето собче.

Ја избричив ретката брада со помошта на мојот меч и еден леген сапуница, додека косата решив да не ја скратувам.Се сеќавам колку добро се чувствував тој ден.И покрај крвавите алиште бев прочистен одвнатре, но за жал сеуште го немав одговорот за сите тајни.

По одредено време Господарот ме повика во неговата соба и тогаш го видов повторно.Како од дното на мојата душа да се разгорел во една чинија од бел метал играше синиот пламен.Со секое помрдување предизвикано од ветерот на мојот здив ги почувствував спомените од Ва Монт Палан Ена како во еден момент да се вратив на тоа место, во тој за мене нов почеток, тоа мое лично светилиште.Учителот молчеше некое време пред да проговори:

Ги проучував способностие на овој син пламен.Допирот помеѓу овој метал и црната смеса се неопходни за неговото постоење. Ова е светлината донесена од синилото на самото небо под црната вселена и од коренот на белиот метал.-Ладио Лагар го положи Господаровиот меч во чинијата а пламеот распламте подолжината на целото сечиво.

Чудна е поврзаноста на синиот пламен со овој бел метал се чини дека металот е неуништив, но црната смеса е потрошлива.-Учителот го згасна мечот во неговата корица.

Хал знам многу повеќе за тебе дури повеќе и од ти самиот...Но штом наредните два цилкуси си приморан на госпопримството на мојот скромен дом изгледа дека и двајцата ќе научиме многу повеќе...

Руните и Ах-гатите

Наредното утро мојот домаќин ме разбуди рано.

Стани Хал, наваму.-замавна со дланката нагоре.Едноставно послушав.Се кренав на нозе расонет како предходно да сум лежел буден со саати.Одкако го исплискав лицето со ладна вода се упатив во неговото собче.

Погледни Хал.-Ладио Лагар покажа накај шупливата држка од Господаровиот меч од која го извади еднороговиот рог.

...одговорот е пронајден.-джката на Господаровиот меч која предходно беше обмотана со црната ткаенина остана без истата, а Учителот покажа накај површина каде ѕиркаа руните.

Пред нас стоеа " првичните вистини" од главниот столб и од камениот обелиск препишани на металот во Руни онакави какви што од секогаш стоеле.

Хал единствено ти знаеш да ги прочиташ овие симболи.Ова е она кон кое се стремев целиот живот да го дознаам....

Учителу зар вие не приметивте?-го запрашав покажувајќи му дека и на држката од мојот меч се испишани истите симболи.

Како се викаат овие знаци Хал??

Руни Учителу...-се насмевнав што јас го подучував Ах-гатот, за кој мислев дека си игра со мене.

Прочитај го текстот Хал.-помислив дека ме тестира, па му удоволив.

Тие записи беа истите оние кои ми пред самиот животен пат да успее, го претекнаа истиот и ми одговорија на голем дел од младешките немири, тоа едноставно беа " првичните вистини" .

Учителот Ладио се обиде да ги запише руните на Авд-отна-репсе- јазикот на кој говоревме, но никако не му успеваше.Откако со движењата на мечот го научив Ах-гатот да ги чита руните, што траеше неверојатно кратко бидејќи истото знаење за кое ние вежбавме циклуси Учителот го стекна, свати и запамти за неколку дена...и самиот дојде до заклучок дека руните се наједноставниот и најнапреднатиот начин да се запишат " првичните вистини" .

По неколку дена сватив дека една од целите на донесувањето на Господаровиот меч во рацете на Ладио Лагар пред имолот било пренесувањето на " првичните вистини" .Сепак бев свесен дека зад моето пристигање се криеше многу повеќе.

Хал крвта на твоите алишта е од еднорогот чија смрт вам ви подарила живот, точно?

Да Учителу.-се свестив дека сум заспал во истите алишта.

Преслечи се таа крв носи несреќа...-воздивна како да го кажал тоа и порано-...не се работи за некое суеверие туку преку еднороговата крв зналците на ген-жин вештината ни носат нови еднорози, но еднорозите се повеќе опасни одколку корисни.

Поврзаноста на руните и Ах-гатите е суштевствена....-нагло ја смени темата без никакво предупредување и продолжи понатаму да зборува.

Господарот Ладио Лагар ми подари некаков шинел од црн штоф кој ми се спушташе до подколениците, нови панталони и темна кошула без крагња.

Срećен сум што е ова единствената облека која можам да ти ја понудам во моментот.Тоа е униформата на Ах-гатите кои ги изучуваат науките во просториите на дворот.Академијата поточно...-ми раскажуваше за неговите ученици-

Ах-гатот владее со неверојатни знаења, но неговата душа треба да е чиста и свртена кон доброто на луѓето и никогаш не смее да се изгуби почитувањето кон ловот на еднорози  благодарение на кои учениците го добиваат имолот и немаат потреба да јадат и да спијат со цел да се фокусираат на работата.Името кое го имаме за таа жолта течност како што знаеш е Имол.Но има и многу што не знаеш за неа...

Супстанцијата не е за секого.Буквално не за оние кои неможат да се контролираат.Тие се оние кои полудуваат во дворот и се впуштаат во самоубиства влегувајќи во Снежната Пустина, а истите машини за кои ми раскажавте само го неутрализираат дејството на имолот и се"  се враќа на нормала.

Како и да е ген-жин зналците ги создале еднорозите само поради имолот.Додека самата природа ги завршила еднорозите како такви.Карактеристиките на имолот се закануvaчки.

Таа е супстанција која му дава сила и натчовечка издржливост на организмот како физичка така и психичка.Но таа сила треба да има каде да се насочи.Во Снежната пустина имало каде да ја насочите...замислете само кој напор го поднесува секојдневно умот на Ах-гатот, незнам што би правеле Ах-гатите без таа течност веројатно би се изгубиле и би умирале.-се сетив на приказните во кои Ах-гатите умирале во Големата Библиотека срушени од исцрпеност.

И самиот Суверен го земаше имолот дури и почесто од Ах-гатите пред да го прогласи за незаконски...

Учителу значи вие го кршите законот?

Не мој пријателу,Суверенот ми го одобрува користењето на имолот за изградбата која не чека.За да можам за што пократко време да го конструирам новиот храм на древните...всушност цртежите и скиците се веќе готови и пресметани.

Што значи Суверенот знае за мене?

Незнам колку знае за тебе, освен тоа дека си единствениот човек кој излегол жив од Снежната Пустина.

Но зошто како преставник на древните не сакаше да ме прими?

Тоа не го знам.

Но упатсвата директно од Суверенот гласеа дека ти си оној кој ги има знаењата и кој треба да биде однесен на древните, а нашата задача моја и твоја Хал е да го подигнеме храмот во честа на кралицата.

Суверенот знае и за холомаската која ти ја даде Сена.

Од каде ме познава тогаш тој човек?

Кој е суверенот?

Ладио Лагар постоја пред мене молчаливо зјапајќи, давајќи ми до знаење дека ниту тој

го нема одговорот...

Номожам да ти кажам Хал, а не верувам ни дека Сена знае, зар е важно тоа?... морам да се вратам на работата...

Пристаништето

Скромниот дом на мајсторот на мајсторите на науката беше скоро на ивицата на гребенот, кој стоеше над пристаништето.Деновите поминуваа како одблесоците од брановите.Во првите денови Сена беше разочарана поради тоа што неможела да го најде пријателот во дворот, но сепак моето друштво ја разведри.Морето постојано го размрдуваа студени ветришта меѓутоа скоро сите денови кои ги поминав таму ги памтам како сончеви.Сена буквално зрачеше, изгледаше исто како првиот ден кога ја видов во градчето каде што одгледуваа свињи.

Мајсторот на Ах-гатите Ладио Лагар беше ослободен од своите дожности кон учениците и дворот, но сепак примаше посети од Академијата на Ах-гатите.

Имаше околу 9 огромни Галии и неколку трговски бродови кои мируваа завзани со тешки ланци за бетонот на пристаништето.

Додека котвите мируваа во ситниот песок, галебите и другите птици парадираа над мирно разбранетото море.Се сеќавам на звуците кои ги слушав и мирисот кој го впивав тогаш.

Пришттаништето беше затворено за товарни трговски бродови, поради периодот на бури.Затоа главната улога на пристаништето во текот на мојот престој беше да ги згрижува околните рибари кои ловеа каде што беше сигурно.Тие некогаш биле дворјани.Оние дворјани кои ми се допаѓаа...оние на кои не им била важна позицијата...риболовот го извршуваа во текот на целиот ден.Со денови и денови.Иако ги имаа сите удобности и предности на дворот изгледа по свој избор се откажале од нив и решиле да станат рибари.

Ги сакав луѓето кои не се срамат од својата работа.Еден ден замолив еден од рибарите да ме земе со себе во чунот, а тој како некој стар поморски капетан се согласи со мало негодување.

Се поздравивме не преставувајќи се.

Значи млад човеку ти учиш за да станеш Ах-гат, точно?-рибарот беше старец.

Бев сигурен дека не треба да му објаснувам па едноставно реков:

Да, престојувам кај мајсторот на Ах-гатите Ладио Лагар...

Ха кај лудакот?-тогаш ме потсети на прекарот на Ладио Лагар.

Не бев баш сигурен дали да се насмевнам или да се налутам што овој дворјанин го нарекува мајсторот на Ах-гатите лудак, па ја сменив темата:

А која е вашата фунција во дворот?-додека говоревме чамецот прилично се оддалечи од брегот, старецот инсистираше тој да весла.

Мојата фунција во дворот...хах...па мојата фунција во дворот е рибар, иако никој не ја јаде мојата риба освен јас.-помислив дека само се шегува во моментот.

Порано имав високо место во дворот но...по одредено време човек доаѓа до сознание дека работите што се вртат околу моќ или власт, богаство често водат кон самоуништување или кон досада.

Рибар никогаш не сум бил, израснат сум во дворот и никогаш го немам видено светот надвор од Капитолот.А и онака не ме интересира тоа.Се што сакам е да ловам риби и никој да не ми ја попречува работата.

Вие сте себичен човек.-му реков набљудувајќи го хоризонтот.

Можеби и сум млад човеку.-се насмевна старецот.

Ако целиот животен пат си го сведувате на ловење риби кои сами ги јадете, доаѓаме до заклучок дека е бескорисно човек да вложува труд и енергија во една професија со цел да се допринесе на дворот и неговите поданици.

Па да би можело и така да се рече.

Што значи јас сега би требало да ја избришам амбицијата-таква амбиција никогаш не постоеше во мене но и двајцата како да заземавме некои улоги- за станување Ах-гат и да се задоволам со некоја поедноставна професија.-глумев револт.

Види млад човеку, има три патишта.Првиот е мојот, задоволувањето со малку.Вториот е твојот следење на големи амбиции што не води секогаш кон успех.И третиот е изгубеност, мрзливост и имачување, ситоација кога зад човекот нема горделиво минато и тој е обезвредуван од другите.

Но најважно е ти што сакаш и чувствуваш но... и тоа да се поклопува со вистината, чистата совест е крајната цел за хармонија во животот.

Да Учителу.-ми излета рефлексно изразот од како се задлабочив во зборовите на рибарот.Поминав скоро половина циклус во друштвото на Мајсторот на Ах-гатите и не ми падна како големо изнанадување што рибарот за момент потсвесно го изедначив со Учителот.

Рибарот се трзна настрана правеќи израз кој се одликуваше со црти на некаква половична насмевка.

Хал ти си нешто навистина посебно.-го чув гласот на Учителот Ладио Ладар низ смеењето на рибарот.Одненадеж пред моите очи рибарот исчесна во моментот кога Учителот ја допре својата холографска-алка.Со мене во чунот Ладио Ладар ги распакуваше мрежите и трските за риболов.

Се насмевнав:

Учителу колку ме зачуди помислата дека еден обичен рибар би можел да ми каже суштевствени работи, а тоа сте биле вие....

Хал има многу рибари, овчари и работни луѓе во народот кои владеат со мудрост која ја надвладува и мојата.

Ќе почнеме со риболовот ?

Но вашата работа?

И ова е дел од неа...-се насмевна иронично Учителот.

Ах-гатот шепотеше нешто во себе додека пловдевме на површината на морето.

Саатите поминати во зјапање во мирната вода, чекање да загризе рибата, ми дадоа време за размислување.Се сетив колку ја сакам Ена.Повторно ја допирав црната марама која ја сошИ од нашите превези.Колку само ми недостигаше тогаш, кога незнаев ни дали е жива или не...единствено знаев дека морав да ја најдам...по секоја цена.

Панаѓурот(Трговскиот брод)

Помина полн циклус.Иако не бев заинтересиран за работите за кои учеше Учителот, сепак неизбежно беше полека да попримам од неговото знаење.Учев за животот а лекциите ги одвивавме преку неформални пријателски разговори и дијалози.Секогаш беше тука, ионака не заспиваше поради имолот.Му раскажав за мојата љубов, му раскажав се...а тој не ме осудуваше на никаков начин единствено ме тешеше со неговите теории за веројатност на повторна средба според околностите...но тоа не беше доволно за мене...

Мајсторот на Ах-гатите тој ден беше посебно зафатен.Заедно со Сена решивме да се симнеме до Панаѓурот.Панаѓурот се одржуваше на едно поле недалеку од дворот.Тоа беше саем кој траеше веќе неколку дена.Таму можеше да се најде облека, храна, оружје, играчки и се што човек бара.Тргнувајќи од најпримитивните творби на човекот па се до најновите суштевства на Ген-жин вештината кои се продаваа како робови на самото место.

Мислам дека таму отидовме од љубопитност, тотално свесни за крадците, трговците--лажливци и другите нечесни луѓе решивме да набавиме нова облека.

Сена имаше некое лошо пречуство, изгледа дека и беше јасно дека е во опасност но сигурноста ја гледаше во мене и моите способности со мечот кој го носев надвор од Ах-гатската униформа.

Единствено нешто што ми се допадна беше една сива наметка од чуден материјал, трговецот ми ја подари објаснувајќи дека неговиот син се стреми да стане Ах-гат а тој му ја исплаќа школарината на овој начин.

Но Ах-гатите не земаат пари во замена за знаењето кое го даваат...-попусто го убедував со фактите кои ги научив пред некое време...човекот беше селанец а и воедно глув за моите зборови...

Тогаш земете ја како подарок во знак на восхит...-се насмевна трговецот со добро срце.

Сена беше задоволна, но самото срце и се кинеше бидејќи го чувствуваше плачот на Ген-жините во заробеништво.Како што стануваше се повеќе човек се повеќе научи да го контролира своето проклество.Сепак да ги видеше ужасите со кои се соочив тоа попладне кое беше како и секое друго за секого друг...

Еден трговец пријателски не покани на својот брод.Ни објасни дека на панаѓурот немало место па неговата роба останала во неговиот брод.Човекот извонредно ја глумеше својата привидна добродушност.Ми изгледаше безопасен бидејќи ионака физички беше ситен и млитав па со добри намери ја прифатив неговата " невина" покана...

Не однесе на Трговскиот брод кој го чуваа дваесетина вооружени дворски стражари.Сена мораше да почека зад барикадата, со цел да му удоволам на новиот " пријател" не се противев на тоа.Но тоа што го почувствував кога ми ја покажа својата " роба" беше многу повеќе од обично противење...Ме однесе едно ниво под палубата

и го отвори својот магацин.

Таму ги здогледав, помеѓу шеќерите, зачините, алкохолот, кафето и другиот обичен товар од мртви предмети се мрдаа сенките на живите суштевства.Врзани со окови околу вратот на една метална шипка, каде едвај имаа простор за стоење почиваа полу-живите тела на Ген-жините робови...

Можеби вака ви изгледаат слаби и изнемоштени но морам да ви признам дека овие суштевства се навистина издржливи...борбени дури...колку само маки ни зададоа при заробувањето...сепак нивните сили не беа доволни против пушките хе хе хех ех-се смешкаше слабичкиот трговец...

Иако ми доаѓаше буквално да го убијам на место тој голем-мал трговец, дури и помислував дека смртта е премала казна за него...сепак истите тие пушки кои ги поробиле овие изменети луѓе-луѓе тогаш почиваа во рацете на дваесетмината стражари од дворот кои го чуваа бродот, спречувајќи ме да го употребам мечот за целта за која е и искован.

Не прозборувајќи ни збор повеќе го напуштив бродот додека под моите навидум затворени капаци  погледите на робовите без заматени со сините бои на стражарските униформи кои ја скрнавеа бојата на синиот пламен...а големиот-мал трговец  дури и остана збунет поради моето вознемирување...

Сена можеше само да претпоставува што видов таму...едно ниво под палубата...во тој проклет магацин...никогаш не и ни кажав, а и да сакав немав кога...за да се вратиме моравме повторно да поминеме низ проклетиот Панаѓур.Сена едноставно насетуваше опасност...

Единствената разлика помеѓу неа и една обична млада девојка би била неверојатната убавина и самата бела буквално бела кожа од која ѕиркаа темно сините очи.

Незнам како ли ја примети тогаш.Незнам ни од каде се појави тој...

Колку за робинката?-се свртев во спротивен правец како да не го чув гласот на новиот робовладетел-трговец кој ми го постави прашањето.

Вие господине.-ме фати за рамото.Но уште во моментот пред да се свртам со сечивото накај неговиот нос како да го насетив пред време.Невозможно....пред мене стоеше Војводата...истата дебела свиња која ја убив со Господаровиот меч... единствената разлика беше што изродот изгледаше помлад тогаш...

Дебелиот монструм се насмевна огледувајќи се во острицата на белиот метал....

И мечот го продавате?-изусти без никаков страв и продолжи не давајќи ми време да дојдам до збор.

Знаете можеби овие луѓе околу нас незнаат дека девојката е Ген-жин , но јас знам.-ми намигна.

Предолго сум со овие животни, та да не им ја знам сортата.Па кажете си ја цената...

Не е за продавање.-не ни продолжив со движењето нанапред кога дебелиот изрод ми се испречи пред патот:

Мислам дека не се разбравме, како што треба...-насетив како ме опколуваат уште неколку од неговите " соработници" .Веќе кога ги извадија кратките мечеви и кога еден од нив се обиде да ми ја опфати раката беше доволно јасно дека сум во смртна опасност.Колку пати требаше да го убијам овој човек....

Сеена бегај!! -извикав-но Сена го извади имолот од некакво шишенце се напи и ги

закопа нејзините усни во моите.

Пресветол Хал ти не смееш да умреш поради Сена....-Тогаш го осетив првото сечиво во стомакот, но игнорирајќи ја раната удрив на вратот од напаѓачот.Дебелото суштевство ја грабна Сена во своите раце.Неможев да допрам до неа.Од руната на смртта паднаа уште два трупа но потоа неможев да ги избуткам ножевите и сечивата од моето тело.Напаѓачите ме кутнаа и продолжија да бодат...крвта неможев да ја видам или почуствувам, но болката беше ужасна....се на што се сеќавам беше одвратното смеење на дебелото суштевство....

Мислев дека сум мртов...заборавив на бакнежот полн со имол.

Се сеќавам како се разбудив во куќарката на Ах-гатот.Господарот само изусти:

Добро е имолот делува....-како да зборуваше со некого што неможев да го видам.И тогаш ги чув зборовите кога ме погали по косата:

Хал Пресветол...-тоа беше гласот на Сена.Продолжив со сонот од немоќ да ја одржам свеста.

Слобода-едно од значењата

Незнам колку време траеше моето " навраќање од мртвите" единствено знам дека кога заврши моето опоравување повторно ја сонував Сена...

Учителу мора да одиме во дворот да ја известиме власта за случката со Сена.-прозборев решително.

Хал, Хал, Хал Сена ќе ја видиш повторно, а ионака дворот нема да биде загрижен поради грабнувањето на една Ген-жин.

А ќе биде ли дворот загрижен за извршениот напад?

Каде се раните Хал, доказите?

Сакаш да те осудат за користење на Имол?

А и онака убијците се веќе побегнати, Панаѓурот е одамна завршен.-продолжи да ме разубедува.

Трговскиот брод е во пристаништето додека трае периодот на бури...

Господару мислам дека го чув гласот на Сена првиот пат кога се повратив, премногу беше јасно за да биде сон...-ја закопав главата во дланките.

Учителот молчеше.

Сена е добро верувај ми Хал...таа знае да се грижи за себе па дури и за тебе...-ми се причини дека дури и се насмевна.

Учителу Сена зборуваше за слободата на Ген-жините, а и читав за нивната еднаквост со луѓето.Еднаквост за која се тотално заслужни.Дури и сега кога се робови...

Сакаш да знаеш за Ген-жините Хал?-се подисправи.

Тие се орудие.Алат, за задоволство, за продолжување на човековиот живот, за убивање на смртта.Имолот е една од супстанциите...една од многуте...

Учителу што значат зборовите Ген-жин?

Тоа е само кратенка...целосниот израз не го ни паметам ,иако ни јас не би знаел да ти го објаснам значењето, со време и самите зналци на ген-жинот го заборавиле значењето.Ах-гатот не си игра со природата.Тој гледа како да ги искористи сознанијата на природните законитости за општото добро.А не да го ризикува општото добро со играње со природата.Тие Ген-жини некогаш биле луѓе пред да бидат изменети...

Ген-жин вештината е опасна Хал, бидејќи исходот никогаш неможе крајно и сигурно да се предвиди како добар или лош.А како и да е рамнотежата се нарушува, затоа Ах-гатите се против зналците на ген-жинот.

Но за жал Суверенот го одобрува проклетството.Ах-гатите и покрај се"  не смеат да го заборавaат правилото дека Суверенот знае најдобро.

А што ако Суверенот греши Учителу, што тогаш?

Суверенот не греши, досега не згрешил...затоа и постои тоа правилото за безусловна доверба.

-Ако Суверенот знаеше најдобро тогаш според логитата требаше да се помирам со придржувањето кон неговата волја.Но зар постои довербата во логика или некој Суверен кој седи во палатата на својот престол додека во моите соништа повторно и повторно ја грабаат Сена пред моите сопствени очи?

Кон Сена ги немав истите чувства како кон мојата љубов, но сепак таа ми беше меѓу најблиските...Попусто Учителот Ладио Лагар се обидуваше да ме одврати од намерата да се побунам во дворот.Ме предупредуваше за обидите кои ги сметаше за неминовно залудни.Ме убедуваше дека тоа нема да ја врати Сена...но мене ме мачеше нешто многу повеќе...

Кога се појавив пред стражарите во Ах-гатската униформа тие се насмеаја на самата помисла еден обичен Ах-гат ученик бара да го види Советникот и лојалниот везир, десницата на народот и Суверенот неговото величество  Даек Угалом.Можеби таа ситоација со нив ќе се завршеше мирно ако во најголемиот гнев тие нивни исмевања не ме предизвикаа да го удрам едниот од нив.На моја несреќа другиот стражар чија униформа ја скрнавеше бојата на синиот пламен успеа да ја впери пушката од која само видов како излегува светлосен зрак кој ми донесе темнина...сепак не бев мртов...можеби имолот сеуште дејствуваше или пак зракот од пушката не беше наменет да ме убие...но сепак се освестив и јасно ги согледав работите...Бев во ланци, обвиткан околу нозете и рацете клечев пред кломпите на Даек Угалом.Најчудното беше што ми се чинеше дека намерно ме беа заврзале во клечечка состојба од која оковите не ми дозволуваа да се подигнам на нозе.Бев буквално опколен од неколку вооружени стражари и еден безопасен писар.

Слушнавме дека младиот Ах-гат бил насилен, секако сметам дека е оправдано

да те ставиме во окови...-повторно се појави неговата крива насмевка, но овојпат  веќ ите не беа кренати накај челото и немаше ниту најмал траг на љубезност.Сепак тоа бев јас, а за Даек Угалом тоа беше прв и последен пат да го види моето виситнско лице.Исто како што јас тој ден за последен пат го гледав својот меч во неговите раце.

Овие окови се непотребна казна...Ударот кој го доби стражарот беше заслужен.

Молчи!! Молчи! Треба да бидеш среќен што се наоѓаш во моите одаи а не во канцелариите на пониските судии...Знаеш ли кој сум јас?-овојпат неговата насмевка се искриви со посебна гордост.Неговите зборови беа сигурни а неговото однесување тотално различно од однесувањето на оној Даек Угалом кој го запознав под холограмската маска на преставникот на древните.

Знам кој сте, сега добро знам кој си Советнику...

Навистина имаш среќа што се заинтересирав за твојот случај, овде во дворот насилството не е дозволено, но сепак и пушките обично убиваат освен ако...-саркастично слегна со рамениците- ти кажи ми мене?

Среќа Советнику.

По кратка пауза тој продолжи.

И тогаш се прашав зошто еден млад Ах-гат со светла иднина во науките и никому корисните откритија би го ризикувал сето тоа за да допре до мене.Зар е можно нешто во дворот да биде одбивно или пак да предизвика револт.Кои се твоите барања?

Игнорирајќи ги фактите дека овој човек го имаше мојот меч и ме беше заврзал во окови едвај воспоставив контрола да ги изустам зборовите:

Советнику, овде сум за да ја побарам слободата на Ген-жините заробени во дворот.Вие верувам го имате тоа овластување.Во пристаништето почива трговски брод полн со робови на умирање.Тие луѓе мора да бидат ослободени.

Луѓе? Ген-жините луѓе, ха!-ме прекина.

Млад човеку немој да ми речеш дека си развил љубов кон тие животни.

Но тие не се животни тие се луѓе како вие и јас само што се жртви на насилните физички измени. -токму во тој момент низ вратата се појави едно Ген-жин џуџе кое носеше послужавник со пијалок.Се посомневав дека тоа е можеби тој.Не помислив веројатно има повеќе слични Ген-жин џуџиња.Се чинеше дека тој не ми покажа знаци на препознавање.

Како Даек Угалом да направи сериозен израз на лицето:

Слушни Ах-гату колку и да се сметаш за паметен, немој мене да ми кажуваш приказни за животниве.-со левата нога го шутна џуџето кое падна над својот послужавник.

Ритас види сега што направи!!-се развика Советникот над џуџето...кога го чув името веќе немаше сомнение дека тоа е истото единствено џуџе пријател.

Донеси нов пијалок, веднаш, веднаш, побрзај, побрзај!-додека џуџето ги собираше парчињата од стаклото со неговите раскрвавени шепи во неговите очи повторно ја здогледав болката на Ген-жините.Истата болка која ја видов едно ниво под палубата во трговскиот брод.Се чинеше дека Ритас не ме препозна или пак не смееше да покаже дека ме препознава.Којзнае уште што се уште му беше забрането...

Токму за ова ви зборувам, Советнику-му се обратив иронично кон неговиот статус-видете се себе си, зар не можете да сватите дека и тие суштевства како што ги нарекуваат имаат чувства, зар е праведно нивните броеви да бидат во ропство на оружјата на дворот како што се овие пушки...-одмавнав со главата накај стражарите.

ТИ ти се противиш на мојот авторитет...

Да јас! Јас сум човек. А вие...а ти... зар си ти нешто повеќе од мене??

Од каде си го земаш правото мене да ме ставаш во ланци и да ми го одземаш моето?

Од каде си го земаш правото да владееш со нив?

Со Ген-жините кои не ги сметаш за луѓе, истите кои одамна те надминале во твојата човечност...во нивните срца има поголема човечност бидејќи она кое е човечно е добро...а тие никого не повределе...-на вратата стоеше Ритас слушајќи ги моите зборови со послужавникот во рацете.Советникот беше разбеснет:

Ниеден човек на дворот не зборува вака!

Јас не зборувам за човек на дворот, зборувам за човек чија идеа одамна си ја заборавил!

ТИ, ТИ ти...-Советникот збесна но благодарение на камелеонските способности на неговата " по потреба" варијабилна лицемерна личност изглуми нагла сталоженост...како да му текнало нешто генијално на неговото лице се покажа кривата насмевка:

Ја донесов мојата пресуда.-се обрати кон писарот.-Нека биде запишано:

Анонимниот обвинет е Ген-жин кој бил преправен во униформа на Ах-гат за да пропоеда бунт и востание на останатите ген-жини.Неговата казна:

Итно жигосување на лицето со натписот " роб" .По одлежаната работна робија да биде вратен помеѓу другите ген-жин робови каде ќе остане до крајот на својот живот.- кривата насмевка означуваше триумф.

Попусто беа викањата и тргањата против челичните окови и рацете на стражарите.Истие тие раце кои почиваа на моите целиот пат до подземните зандани во подземјето на кулата во која беше Советникот.

Бев врзан и кога вжештениот натпис ми ја гореше кожата од десниот образ, жигосувањето само по себе беше болно но сепак успеав да направам движење со вратот правејќИ додатна лузна преку окото и челото.

Како камен ме плеснаа на влажниот под од мојата мрачна келија во кој не постоеше светлината.Повторно бев во мрак.Заробен во сопствениот мрак.Се што ми беше во мислите беше тоа што не смеев да дозволам кожата да се собере и крвта да се засири во натписот роб преку моето лице.Ги употребив ноктите и риев низ натписот на проклетиот авд-отна репсе...во утрото останаа само крвави лузни на мојот десен образ.Можеби и мојата посветеност кон Ген-жините ќе беше целосна сеуште да не мислев на Ена, дури имав впечаток дека таа љубов ми даваше сила во што и да правев.Но сепак знаев дека мојата жртва е незалудна и правилна.Можеби и немаше ништо да направам да не ја допреа Сена.А Сена ја сакав како сестра, како дел од семејството и една од најблиските.Тоа го правев за Сена, за Ритас и за робовите во трговскиот брод чии лица ми ги покажаа сите нивни страдања.

Првите десетина дена ги поминав како што ги поминуваа стаорците кои претрчуваа преку подот на мојата ќелија...јадејќи ги помиите кои еднаш дневно ми ги носеше стражарот со деттско лице.Тотално заборавив на загноените лузни на лицето.

Се извинувам господине, но ова е храната која им ја даваме на Ген-жините а ми рекоа дека сте вие еден од нив...-изусти младиот стражар.

Навистина мислиш така?-прашав но ми се причини дека стражарот со деттско лице одамна се беше повлекол или пак во мракот бегаше од моите зборови.

Физичките вежби кои ги научив во Арената ми го одржуваа умот и телото во хармонија.Затворен како животно, во келија неадекватна ни за животно.Во таков самотен кафез човек може буквално да полуди од осаменост.Сепак знаев дека нема да можам долго да издржам во зачетоците на самата зараза.Мојата келија имаше еден отворен ѕид од решетки кој гледаше на другите вечно празни ќелии...како јас да бев единствениот затвореник.Една од тие келии преставуваше мој клозет во која секој ден ме прошетуваа четворица вооружени стражари.

Сепак стражарот со детско лице кој ми се обраќаше со господине понекогаш и ми кажуваше збор-два за она кое се случуваше над мојата глава, над занданите во белиот двор:

Знаете во дворот навистина е интересна веста за вашиот случај.Како Советникот и високиот везир десницата на народот и Суверенот неговото височество Даек Угалом ве откил...но помеѓу ген-жините се шират други приказни...Ќе ми објасните ли во што е целата работа?

Наместо да му објаснувам на уште еден дворјанин зошто сум таму ја искористив приликата да го дознаам повеќе за " мојот нов дом" :

Кажи ми стражару-исмевајќи го неговиот статус со сарказам-каде се другите затвореници?

Во дворот скоро никогаш нема немири...повремено донесуваат по некој побунет Ген-жин на казнување со тепање, но најчесто не се мачат и ги убиваат наместо.-зборуваше со тон со кој луѓето објаснуваат за банални работи.

До кога трае оваа робија?

Додека не определи Советникот.

Како поминуваа деновите моето стражарче се повеќе и повеќе ми поставуваше неодговорени прашања.Сепак ги слушав неговите пофалби дека откако случајно станал мој стражар се прославил бидејќи за мене највеќе се зборувало во дворот.Безимениот човек прогласен за Ген-жин.Колку иронично што во најлошите моменти се гледаше вистината.Дворјаните ме сметаа за нечовек, а Ген-жините за вистински човек.

Вчера дури и Учителот Ладио Лагар се искара со Советникот!

О господине кога би ја виделе таа слика!

Толпата беше на страната на Советникот Угалом и мајсторот на Ах-гатите едноставно збесна, беше побудален.Неможеше ништо да направи та само си замина.Само кога би знаеле колку беше забавно, колку само беше симпатичн Советникот...

Симпатичен. Симпатичен!!

Јас овде спијам во темницава и лежам во кал и влага а тебе ти е " Симпатичен Советникот" !

Еве ви го јадењето господине.-одговори полуплашливо.-Да знаете дека не зборувам веќе со вас.Не господине, не додека ми се обраќате со таков тон.

Чинијата ја плеснав од решетките такашто помијата му се разлеа по чистата униформа на тоа полу машко стражарче.

Незнам само што беше тоа што ме одржа здрав но со сигурност знам дека тоа беше истата сила која во Квартот на сиромашните не дозволи да се заразам од чумата.Од

секогаш имав впечаток дека тоа беше од храната во храмот-планина.Го паметам тоа место, но и покрај мракот тој мој затвор со ништо не ме потсети на храмот-планина, а сепак храмот-планина ме потсетуваше на некој замислен затвор.Дури тогаш го осознав вистинското значење на зборот темница.Ги видов ужасите на една вистинска подземна зандана.Незнаев дали е ден или ноќ но знам дека во темната влажна ќелија останав повеќе од циклус.Моите пријатели не беа многубројни но оние кои ги имав беа вистински...Ритас не ме заборави...барем не го заборави заврзаниот човек кој пред советникот проповедаше Слобода.

На влажните скали заприметив светлина.

Тоа беа силуетите на луѓето кои доаѓаа со пушки и запалени бакли во рацете.Пред мене се покажа лицето на Ритас:

Пресветол, ја имаме нашата слобода...благодарение на вас.Зад него јасно ја видов неговата поворка од Ген-жини чии раце беа црвени од крвта на своите убиени господари...

## Исполувањето

Во нашите преданија се зборува за ова време пресветол.-говореше Ритас додека се пробивавме надвор од занданите:

" Кога човекот ќе го признае човекот како човек и свој еднаков, тогаш ќе биде моментот на нашата слобода" -Тој човек пресветол сте вие.

Ритас јас не сум одговерен за вашата слобода.А всушност што се случува во дворов?

На вчерашниот ден Советникот Даек Угалом ја дочека својата бавна смрт, отровот кој му го послужив наместо пијалокот конечно го усмрти Пресветол.Оттогаш робовите се кренаа, па дури и оние кои не сакаа предходно да се обидат.Дворјаните кои имаа повеќе слуги добија повеќе противници.Броевите победија.Но нашата цел е праведна Пресветол.

Кога излеговме на улицата владееше буквален хаос, безредие...војна.

Сега Ген-жините ги гонеа и ги ловеа своите ловци а дебелите дворјани паѓаа од сопственото оружје.Ја стави раката на моето рамо...

Што ти направиле на лицето?-изговори.

Тоа беше гласот на Ладио Лагар, мајсторот на Ах-гатите.

Учителу...- го прегрнав.

Да побрзаме Хал, додека сеуште трае ова лудило мора да дојдеме до нашата Галија.

Ритас се поклони пред Ладио Лагар.

Пресветлиот е спасен.-се поклони и тргна во спротивен правец.

Ритас!-се сврте нагло кон мене но не престана да се движи.

Ова токму не го сакав! Не требаше вака да биде! Барав мир! Не сум јас тој човек! Тој уште не е пристигнат!-но веќе се оддалечи доволно за да станам свесен дека веќе не може да ме чуе....го напуштивме пламенот на дворот и се упативме кон пристаништето.

Капетанот Малан е под командата на Суверенот.-изговори Ах-гатот кога пристигнавме пред бродот наречен Шумска Газела.

Шумската Газела беше огромен брод, самото име беше парадоксално а коработ уште повеќе.На врвот од предницата имаше дрвена склуптура на црна Газела во скок, која што и беше симболот на галијата.По дрвото на црната галија можеа да се забележат наслаги од зелени морски треви треви и тиња, бродот изгледаше како со векови да не пловел.

Се сеќавам на дрвените докови.Кога се качивме во бродот Капетанот не пречека со искрено добредојде.

Ќе ми биде чест да пловам со вас Господа.-се насмевна покажувајќи своите вештачки направени заби од порцелан.

Моето име е Малан, а веќе добро знам кој сте вие.-ми се обрати подавајќи рака.

Рацете ми се валкани, од занданите.-се обидував да не бидам одвратен но Капетанот

најпријателски ми ја стегна раката.По тој акт на вистинско добредојде стекнав потполна доверба во Малан.

Со Учителот Ладио се знаеме одамна.Кај него студирав навигација и математика.-и покрај тоа што Капетанот Малан одаваше изглед на прост човек изгледаше дека зад тоа морепловско неизбричено лице се криеше полна глава.

Јас и мојата посада сме ви на располагање.

Не упати кон нашите одаи.Господарот Ладио Лагар доби одаја на другиот крај од дрвениот ходник.Мислев дека како почесен гостин ќе добијам барем некоја поголема одаја.

Но дрвената соба не само што не ги надмина моите очекувања туку и им отиде во противтежа. Собата беше малечка морнарска кабина со едно кружно прозорче.

Капетанот ми објасни како работи канализациониот систем и уште пред да тргнеме успеав после долго време да се избањам и да си ја исперам Ах-гатската униформа.

Вечерта зјапав во прозорчето кое беше целосно потопено под водата...уште од првиот момент ги видов длабочините и мрачните тревишта на пристаништето.

Исплашен од самата гледка ја повлеков црната завеса над прозорчето, слушајќи ја буката што ја правеше галијата при исловувањето...

# Патувањето

Изгледа дека и Господарот Ладио Лагар не доби некој луксузен апартман. Шумската Газела беше огромна, како и секоја друга војна Галија.Поради залихите кои се носеа за долгото патување ефикасноста наложуваше собите да бидат мали, но и покрај тоа дознав дека и нашите соби се обични морнарски кабини какви што имаше посадата.

Беа поминале неколку дена, пред повторно да стапнам на штиците од палубата.Копното одамна ни беше надвор од видикот.Денот беше мрачен а сонцето никако не можев да го здогледам.Се наоѓавме буквално во некоја мртва точка, точка кога се што се забележува е водата и нејзиниот бескраен хоризонт.Навистина му се восхитував на Капетан Малан и неговата вештина за навигација.Без него би останале изгубени лутајќи и незнаејќи ни како да се вратиме.Некако го посакав самото чувство на осаменост.Но не помина долго пред да се свестам за другите присутни на палубата.Забележав дека посадата е составена од мажи и од жени.Малку ми падна чудно иако никогаш дотогаш се немав качено на било каков брод а камо ли воена галија.

Неколку недели по тргнувањето изненадувањето на моето лице го забележа еден млад човек кој не се претстави:

Што е толку чудно господине?

На неговата рака под морнарската униформа забележав некаква алка со чудни цртежи.

Се изненадив тоа што во посадата има и жени.-одговорив.

Знам на што мислите господине...татко ми ми раскажуваше за времето кога на бродовите работеле само мажи, ги чул тие приказни од неговиот дедо.

Значи одамна е вака...книгите ме научија на истите приказни за далечното минато....значи дозволено е на бродот да живеат цели семејства?-се распрашував испитувачки.

О не господине, не.Законот не го дозволува тоа.Уште во војната било така, девојќите несмеат да имаат деца.Тоа се казнува со смрт.

Па тогаш како се оформуваат паровите?

По служба и желба воедно господине, девојќите се приклучуваат на морнарицата самоволно но паровите се соединуваат по желба.Во војните се останувало со месеци и години на бродовите.

Знаете ова ми е првата пловидба, иако до сега немам пловено целиот живот го поминав во вежбите на бродот.-се насмеа младичот.

Јас сум роден за време на војните, токму на овој брод, но бидејќи моето семество веќе го нема, волјата на Суверенот беше да го помилува мојот живот и да ме остави на Шумската Газела во служба на Капетанот Малан иако бродот не мрднал од

пристаништето од како знам за себе.

Господине сакав само да ве запрашам...на каде воопшто одиме?

Знам дека носиме нешто вредно, но само вие можете да ми кажете бидејќи вие и човекот со разбушавената коса сте единствените патници.

Од каде знаеш дека сме единствените?

Со луѓево од посадата сум целиот свој живот и добро ги познавам, а од како тргнавме не видов никој друг на бродов освен ним и вас двајца.

Ние сме само слуги на Суверенот, нашиот престој на бродот е само попатна работа.Не би можел да ти кажам што е тоа толку вредно што се пренесува.-зјапав во огромните темни облаци кои одоздола изгледаа како да се наденати на јарболите....

Многу од наредните денови личеа на тој ден, времето се менуваше но морето остануваше исто без разлика колку и да се движевме нанапред.

Имаше некој чуден систем за водовот во самиот брод.Во секоја кабина можеше да се најде славина.Капетанот Малан ми раскажа дека во залихите бродот носи само храна додека водата се црпи од самото море.Има некакви уреди кои солената вода ја преработуваат во слатка.Во секоја кабина имаше и специјален цилиндар од порцелан кој се полнеше со жешка вода и се користеше за капење.

Господарот Ладио Лагар често ја напушташе својата кабина.Кога ќе влезев кај него барајќи го, собата изгледаше како никој воопшто да не престојува во неа.Изгледа дека сакаше да ги држи работите суредени.Галијата беше огромна а посадата многубројна.Повремено не се гледавме со денови.

Не бев сигурен дали навистина се случи или беше само сон...единствено бледо ја памтам случката:

Лежев во својата кабина, кога на нозе ме дигна тропкањето на моето кружно прозорче.Тоа беше жена, полу гола жена со рибја опашка.Суштевство кое го нарекуваа сирена, како нешто да пееше под водата, а едвам мал дел од нејзината песна допре до моите уши...предвидуваше некаква несреќа...подоцна сватив дека го нашла точниот брод, но сепак го погрешила времето....

Во тоа време морав да ги отргнам мислите од Ена.Самата сирена ме потсети на неа.Затоа се движев низ целиот брод и уживав во друштвото на луѓето.По половина циклус поминат на бродот се освестив облечен во истата ах-гатска униформа после помагањето околу јарболот седнат на подот крај еден средовечен човек кој ме учеше како да врзувам морнарски чворови.

Изгледа дека мајсторот на ах-гатите во своите одсуства од кабината бил кај Капетанот Малан и неговата жена, која истовремено беше  и прв офицер.

Нејзиното име беше Лана.Таа  беше седокоса жена со убаво лице и женствено држење.Беше чудно како само ја воспоставуваше дисциплината на палубата.

Редовно се шегуваше кога ќе ме сретнеше во друштвото на посадата:

Хал-моето име го знаеше целата посада- зар го губите времето со овие глупаци?-ќе ми се насмевнеше и ќе се претвореше повторно во страв и трепет за неуредните и мрзливите.

Капетанот Малан не покани со Господарот на свечена вечера во моја чест," во чест на ослободувачот на робовите" .Како за несреќа истото утро палтото од униформата ми се беше закачило за еден метален клин закован во главниот јарбол.За несреќата да биде уште поголема неможев да го најдам Господарот Ладио Лагар во неговата кабина

за да го замолам за помош.

На свечената вечера се појавив во морнарски волнен џемпер и сивата наметка која ми ја подарија на Панѓурот.Мојот меч кој последен пат го бев видел во рацете на Советникот веќе не постоеше во мојот свет.Но на мое изненадување Ладио Лагар го беше понел Господаровиот меч на чие чување му го бев посветил животот.

Капетановата резиденција беше најпространата одаја во Шумската Газела.Капетанот Малан се беше натокмил во својата официјална офицерска униформа иако имаше обичај да не се облекува така, но на неговото лице сеуште стоеше вечната тродневна брада.

Господарот Ладио беше најслободен, дојде облечен каков што го гледавме секој ден, но неговите алишта беа чисти како и секогаш, се изненадив дека уште ги носеше истите дрвени кломпи во кои првпат го видов.

Но сепак колку и да се обидуваваше брачниот пар да ја направи свеченоста поформална имитација на високата класа сепак како за сечие добро нивниот обид пропадна.Бидејќи по пијаното расположение веќе се знаеше дека сме меѓу пријатели.Скоро три циклуси поминати на море човек би се зближил со целата посада, а камо ли со самиот Капетан.

Капетанот Малан беше вистински човек.Неговата човечност беше вистинска.Токму во неговото друштво сватив што значеше преданието на ген-жините кое ми го пренесе Ритас.Дека тој човек кој требал да им ја донесе слободата не е човек, туку тоа се луѓ ето.Помоќните луѓе конечно сватија колку се помоќни...а еден од оние кои знаеле предвреме беше капетанот Малан.А и повеќе од логично беше да нема ништо против ген-жините бидејќи тие не беа дозволени на бродовите...дотогаш.И навистина во посадата немаше ниту еден ген-жин...или пак не...

Бевме меѓу вистински луѓе.На истата свечена вечера токму кога целата атмосфера се смири, кога капетанот Малан со раскопчана униформа заврши во канџите на својата сопруга, кога мајсторот на ах-гатите вечно буден поради имолот ја зазема карактеристичната поза на зјапање во една точка....кога почна мракот да се оформува под моите очни капаци...тогаш го осетивме ударот.

Беше неподнослив звук на пробивање на дрво низ дрво и удирање на метал во метал, самите пукања на даските и самото тресење траеа само неколку секунди но дури и тоа беше неподносливо долго...

Капетанот Малан срипа наместо, сталожено ја закопча свечната униформа " и промрморе нешто на женаси и како воопшто капка да не лизнал како машина се упати со решителен од кон палубата.Ние го следевме неговиот пример.

Кога се појавив на палубата ја забележав само глувата ноќ и густата магла.Беше претерано студено.Го видов капетанот Малан наведнат врз еден возбуден морнар кој му објаснуваше дека се судриле со друг брод.

Да капетане тоа беше ужасен брод изгледа дека го удривме одстрана, но тој отплови во маглата ...го видов со свои очи...

Капетанот Малан плукна настрана:

Проклетство, во оваа магла неможе прст пред око да се види а камо ли брод.

Малан ги собра офицерите на палубата и нареди да се проверат сите сектори да се види колкава е штетата...поради недостаток на луѓе во ноќта ја прифатив одговорноста за предниот сектор.

Паниката се ширеше помеѓу посадата.Луѓето мислеа дека е крај, но сепак беа

сталожени бидејќи и да беше крај само мрдањето ќе ги спасеше.

Но дојде и утрото.Се востанови дека  Шумската Газела е тотално неоштетена со исклучок предниот дел на коритото од кој беше само излупена црната боја на местото каде што некогаш стоеше дрвената склуптура на црната газела.Бродот го изгуби симболот.

Иако знаевме дека е ден од маглата неможевме ни да го видиме ни сонцето.Додека целиот брод се трудеше да се спаси од нешто што не се случуваше, мајсторот на ах-гатите се затвори во својата соба и цела ноќ работеше на воспоставување на правилниот курс бидејќи Ладио Лагар ја беше предвидел утринската длабока магла уште од моментот кога се појави на отворено минатата ноќ.

Испадна дека мајсторот на ах-гатите неможе да згреши....по половина ден пловидба веќе излеговме од маглата а додека блеснаа сите 13 разнолики месечини меѓу ѕвездите под чистото ноќно небо се покажа КОПНО!!!

Пророкот

Конечно...-едвам го чув тивкиот глас на мајсторот на ах-гатите низ бучавата предизвикана од радоста на посадата.Изгледаше дека Ладио Лагар и порано бил на тоа место.Откога Шумската Газела  благо заринка во песокот на заливот, по цели три циклуса на море котвата се проби до морското дно.Мојот меч повторно се врати на појасот, каде што и припаѓаше.Чудното беше во тоа што заринкавме во корито кое пред нас го направила Галија слична на нашата.

Господарот ми образложи дека сме стигнале на местото на изградбата и дека не чека мала прошетка пред да се сретнеме со древните.Посадата која се растрча на плажата остана покрај бродот заедно со својот капетан.

Јас и ах-гатот тргнавме низ шумата.Палтото ми го закрпи една од жените морнари, така да под мојата сива наметка ја носев целосната униформа на ах-татите.Кога се пробивме низ шумата излеговме на некаква чистина.

Таа мала прошетка се претвори во предолго пешачење.Но и одењето тотално се вклопи со желбата за слобода која ја потикнуваше затворениот простор во Галијата.Пешачевме додека не не"  здоболеа нозете.Господарот Ладио Лагар воопшто не зборуваше, беше премногу замислен тој ден...иако природата и околината беа прекрасни почувствував единствено само некое формално воодушевување во таа необична сеопфатна убавина.Кога се појави есенскиот мрак веќе стигнавме пред домот на древните.

Тоа беше скромна камена полукружна градба.Имаше некој натпис над влезот, но за жал беше запишан на јазик кој за мене тогаш беше непознат.

Ах-гатот ги слече кломпите и неговите боси нозе почнаа да газат по камениот под навнатре длабоко во темницата.Се сеќавам дека го замолив да ме почека додека да ги соблечм чизмите но тој просто продолжи без ниеден единствен збор.Кога влегов во глувата темница запрашав:

Господару каде ме водите?

Не те водиме ние тебе Хал, туку ти нас.-се слушна гласот на Ладио Лагар.

Не разбирам...-одговорив но добив чувство дека немаше кој да ме чуе.

Влегуваме во домот на врховниот свештеник на древните Хале, само внимавај на правилата.

Кои правила Господару?-запрашав ѕвереќи се во темницата, додека пешачејќи по бос голиот камен го следев гласот.

Ладио Лагар цитираше:

" Во нашиот дом влези со чиста душа и мирна совест, а твојата сенка нека ја следи само вистината за да го оправда своето црно постоење пред сонцето."

Откако тропна на вратата во моментот кога малку светлина се проби одвнатре,

забележав дека над неа стои истиот натпис.

Самото тоа ме потсети на мојот храм-планина, кој ете по се" изгледаше дека навистина бил уништен во земјотресот , ако тоа воопшто било земјотрес.Ако планината е збришана до темел толку збришана што неможев да најдам никого во дворот, тогаш се што остана од неа сум јас.И мое беше да им ја покажам на древните, повторно.

Откако се отвори вратата Ладио Лагар влезе но јас застанав малку пред влезот.И на слабата светлина можев да ги видам лицата на советот на свештениците на древните седнати во круг околу некој басен со црна вода чија површина ја симболизираше нивната мудрост, пред секој од нив имаше по едно мало вирче поврзано со басенот.

Тоа беше мојата судбина, да им покажам повторно.Пред вратата го положив мечот врз слечените алишта, тотално гол и телесно и умствено гол зачекорив накај водата.Древните тоа не го прифатија како чин на непристојност ниту пак ме гледаа со негодување и изненадување.Напротив само ме следеа со погледите.Ме следеа како влегувам во црната вода, во басенчето чија површина со години не била разбранета... но ниту тоа не ги вознемири.

Во моето срце гореше синиот пламен.Не зборував ништо иако срцето ми беше преполно.

Го чувствував просветлувањето додека понизно зјапав во мојот пупок чекајќи знак.Кога се поклонив го забележав пред да се случи...во моментот на наклонот се наведна ланчето на кое предходно лежеше на моите гради уште од првиот ден кога се појавив во Ва Монт Палан Ена.Кога дискот од бел метал случајно ја допре црната вода, тогаш се случи.Очите ми беа затворени но ги отворив при наглата промена на светлото.

На површината на црната вода играше синиот пламен а јас бев во средината, пламенот заврве преку каналите кои водеа од басенот до посебно вирче пред нозете на секој од древните.

Синиот пламен не повредуваше.Секој од свештениците зема по грст од црната вода и во нивните раце заигра пламенот.

Кога излегов од водата забележав дека целиот пламтев...буквално на површината на целото тело ми беше течноста над која живееше синиот пламен.Јас бев пламенот.Новата светлина која ја осветли темнината на црната вода, дојден за тие да прогледаат надвор од мракот.

Врховниот Свештеник на древните ми се приближи ставајќи ја својата рака на моето огнено рамо:

Долго те чекавме....Пророку.

Древните

Зар јас бев некаков прокок? Во тоа ли беше мојата важност не секако не...-мислев тогаш.Се чинеше дека и Господарот Ладио Лагар веруваше дека сум или ќ е донесам некакво пророштво иако уште предвреме имаше научно објаснение за случката.

Поминавме неколку дека во темните одаи на древните, Ладио Лагар им ги изложи нацртите и плановите за изградбата на храмот, но древните имаа свои желби во врска со храмот кои чудесно се покопуваа со стабилноста на целата градба.

Господарот Ладио беше вчудоневиден од тоа колку нивните " религиозни фантазии" ако воопшто можеа да се наречат религиозни, се поклопуваа со реалноста.Врховниот свештеник беше дисциплиниран , изгледаше како никогаш во животот да не се насмевнал, неговото име беше Агон Зурген.Древните говореа дека е бесмртен и единствен вечен чувар.

По случувањето на " чудото" самата приказна за тоа како сум донел син пламен се беше пренела и надвор од ѕидините.Беше премногу очигледно да се увиди тоа уште од првиот поглед на местото на изградбата и погледите на древните кои не беа присутни крај басенот.Кога излеговме од ѕидините излеговме на снегот.Ме зачуди самата помисла што пред неколку дена не беше ни малку студено, а камо ли зима.Но сватив дека не излеговме од вратата од која дојдовме и можеби бевме подалеку одошто знаевме.

Јас, Ладио Лагар и врховниот свештеник Зурген излеговме на чистината.Тоа беше местото на изградбата, или подобро речено доградбата.Широко пространство во вид на една длабока дупка и половина шуплива планина чија внатрешност беше претрупана со слоеви белина кои ја накривиле со својата тежина.Ва Монт Палан Ена никогаш ја немав видено однадвор иако долго време поминав во нејзината внатрешност.Зар тоа беше се што остана од неа, зар тоа беша таа?

Не секако не, тоа што го гледав можеше да биде само ридче во однос на пространоста на мојата планина храм.

Признавам дека помина долго време одкако последен пат бев во планината но не толку долго за по земјотрес или што и да било планината е претвори во вакво нешто, не бев сигурен дека тоа беше планината но сепак имав визија тоа да стане храмот-планина и можеби затоа така размислував.Особено ме изненади изјавата на Агон Зурген:

Местово го најдовме вакво пред пет циклуси, снегот заземал чудна форма на полу планина, не знаеме дали нешто има под него но сега господа вие сте неговата решавачка рака.

Ќе потрае некое време пред да смислам безбеден начин да го стопиме снегот а да не се оштети тоа што е под него.-одговори Ладио Лагар загрнувајќи се со јаката поради студот.

Поголемиот дел од денот Ладио Лагар и јас го поминувавме на местото на изградбата и покрај мразот и студениот ветер Ладио се движеше бос по белината, како да не е тоа снег туку дрвен паркет. Овие преставници на некогашните древни(или барем така мислев тогаш) беа облечени нормално, нивните лица не се разликуваа од оние на

простата маса но нивните верувања беа праведни и правилни а нивниот дух остар како Господаровиот меч кој ми почиваше на појасот.

Моето мислење беше високо почитувано а секое мое движење беше внимателно следено.Ги чувствував нивните погледи и нивниот сомнеж.Јас бев Пророкот кој го донесе синиот пламен.А во синиот пламен уживаа иако зрачеше светлина а не топлина, во ладните денови екотот на новото време им ги грееше срцата со надеж.

Попусто мајсторот на ах-гатите се трудеше да најде начин да го сруши снегот наземи.Тој беше еден мал човек а полу планината беше огромна.Се чинеше дека врховниот свештеник Агон Зурген имаше некое негодување кон честите прошетки на Ладио во близината на грамадата снег.  Како Зурген да криеше некоја тајна во таа полу планина снег.Постојано не убедуваше дека тоа е само чудно натрупан снег кој се таложел така со годините.Господарот Лагар не можеше да се увери во такво тврдење неосновано на факти.

Местото на изградбата беше престрана рамница чија третина ја опфаќаше грамадата снег.Во околината имаше рудници на беличаста руда од која се добиваше металот од кое беше направено Господаровото сечиво.Рудниците се наоѓаа на самиот раб од шумата.Иако се имаше потребниот материјал чистината не беше рамна а и покрај тоа знаењето на овие луѓе се засниваше на работа со лопати и копачи наместо напразно мафтање со мечови.

Беше безнадежно да сонувам дека ќе го изградам храмот повторно.

Можеби и сеуште си стоеше на старото место-размислував гласно тогаш.

Зар толку ти е важна таа планина-храм Хале?

О да Господару да, премногу важна без неа се ми е изгубено, мојата љубов мојот најдобар пријател, најблиските....

И за да ги вратиш би изградил планина-храм?

Незнам дали ќе ги вратам Господару, но изгледа дека мојата судбина лежи да останам на ова проклето место и да ми згасне животот обидувајќи се со мојот син пламен да го стопам снегов за да ја почнам планината-храм.-гледав накај грамадата од снег.

Разгледував Хал....овде не доаѓа пролетта...зимата е вечна и сурова разгледав убаво и ја открив тајната на врховниот Агон Зурген.

Тајната Господару?

За жал Хале врховниот на древните е чуден.Но чудак кој го знае влезот во снегот.И чудак кој знае што има внатре.

Зар тоа не е само снег Господару?

Не Хале луѓето не влегуваат и излегуваат тукутака од и во снегот...тој " снег"  ги има сите контури на сегментите од твојот храм Хал кои се поклопуваат со сегменти од моите скици.Ќе те зачуди ли тоа што во моите прошетки во :обичниот снег: го најдов ова...-Господарот Ладио од под пазувите извлече наметка од црна свила која ми ја даде во рацете.

Агон Зурген е опасен човек, знае многу повеќе дури и од нас.

Деновите поминуваа а јас се повеќе и повеќе го набљудував врховниот свештеник на древните.Но секако и тој ме набљудуваше мене.

На столбовите што се делкаа за главните темели ги вежбав моите удари.Набргу азбуката на руните беше испишана по долж столбовите.

Древните имаа своја азбука, тоа беа нови руни кои дотогаш ги немав видено.Кога ги нареков Руни тие инсистираа така да продолжат да ги викаат бидејќи " Пророкот рекол така" .

Ме подучија на тие нови руни, а оние кои јас им ги покажав за нив исто така беа нови.Единствениот факт поради кој дозволив да ги наречат руни беше тоа што знаците кои ги означуваа руната на животот, руната на смртта и руната на љубовта беа потполно идентични со оние кои одамна ги осознав.

Се сметаа себеси за прости ловци и ковачи а во своите глави носеа незамислива мудрост која ми ја подарија на мое толкување.

Слепо веруваа во моите зборови дури до тој степен што тотално погрешно ги толкуваа.Дури имаше времиња кога помислував дека воопшто не ме разбираат.Попосто се обидував да ги запознаам со руните само преку нивното цртање.И советот на свештениците кој го прогласи моето пророштво не размислуваше поинаку од другите.Од рудниците на белата руда тие исковаа мечови копирајќи го Господаровиот меч кој ми висеше на појасот.Бев тотално способен да го пренесам знаењето за чие стекнување се борев со целото срце.Ги покажував руните на кои ме научија можете да замислите колку долго останав таму та тие луѓе да ги дознаат првичните вистини.А јас...јас бев само гласот кој ги пренесе.Азбуката на која ме научија тие беше нешто сосема поинаку, но сепак преку неа успеав да развијам нови за мене дотогаш непознати вештини со сечивото...едноставно следејќи ги цртежите.

Изградбата беше бесконечна, ќе требаа неколку човечки животи само да се заврши дел од длабоките темели, а камо ли да се заврши целата работа.Бесконечно беше И времето што поминуваше.

Сите го следеа пророкот и неговите начини.По два циклуси секој од древните не само што беше запознаен со играта на мечот и записите на новите руни туку и своите дотогашни учења и вистини ги впишуваа во столбовите направени од беличастата руда од која ги исковаа мечовите.

Јас само го пренесов она на кое ме беа научиле и она кое што тие го беа заборавиле...

Земајќи го примерот на мојот меч, древните ги впишуваа научените руни на држките на нивните мечови.Тоа и беше правилото во храмот-планина но јас воопшто не им го спомнав...

Врховниот свештеник Агон Зурген на неколку наврати ми се заблагодаруваше за знаењата кои им ги бев донел од преку морето благодарение на моето минато, но ниеднаш тоа " благодарам"  не беше од срце туку стоеше ладнокрвен како камен.

Тој беше чуден човек, како врховен свештеник и тој ги научи движењата со мечот.Најчудно беше што уште од првиот обид руните во воздухот ги отцрта беспрекорно правилно, дури и подобро од мене кој како учител бев највештиот.

Неговото тело беше витално и тој никогаш не покажуваше замор.Решив да почекам уште некое време додека да ја здобие мојата доверба за да ми ја открие тајната.Како да сакав да го задевам намерно ја облеков црната свила која Господарот Ладио ја беше нашол во снегот.

Им ја објаснив намената на превезот на луѓето кои по неколку денови почнаа да го следат примерот со црнилото.Сепак полека се враќав во моето минато надевајќи се дека ќе го најдам повторно во иднината...ги пренесов сите мои знаења кои ги стекнав во храмот...а тие му веруваа на пророкот.

Заедно со Господарот Лагар ги направивме плановите за изградбата.Му раскажав на

него и на врховниот свештеник за секоја можна просторија која ја посетив за време на мојот престој во храмот-планина.Кога ја спомнав железницата во подножјето на планината...Агон Зурген ме прекина:

Да, да четопати одам во место слично на она за кое зборувате пророку...

Молам??-одговорив со чудење.А и очите на мајсторот на ах-гатите се вперија во безизразното лице на врховниот свештеник на древните.

Железницата ја спомнавте Пророку.Местото е премногу пусто но сепак таму се обидувам да се сетам...

Чекајте, па зошто не ни спомнавте ништо предходно...зар железницата поминува овде?Од кога е изградена?

Господа очигледно сме во забуна, железницата стоеше уште кога го откривме местово...не ми е јасно како инаку би пристигнале овде?

Пристигнавме со Галија, Шумската Газела бродот сеуште не чека....на брегот.

Мора да е прилично голем брод штом може да ве чека два циклуси....

Агон разбери, мора да ја видиме железницата, веднаш!!-одсечно го прекинав.

Агон само рамнодушно слегна со рамениците и не однесе до преминот во снегот.После којзнае колку време повторно ја здогледав железницата.Тука беа и огромните врати од товарниот лифт кој што изгледа сега не водеше никаде.

Што знаеш за местово Агон?

Незнам многу пророку само знам за времето кога го откривме, пред 7 циклуси.Имаше девојка во една од капсулите кои стоеа тогаш на шините.Не бев сигурен дали беше жива, но волјата на Суверенот беше да му се испрати жената.Капсулите се движат заедно па и празните отпатуваа заедно со девојката.

Агон ова е уште поважно...можеш ли да ми опишеш како изгледаше девојката го паметиш ли нејзиниот лик??

Можам многу повеќе од тоа Пророку...-од очите Агонови почна да излегува светлина.Светлината се насочиа во една проекција на топка, но полека топката почна да зазема форма на човечки лик, жена...девојка со  коса која " и паѓаше како црн водопад на рамењата а на лицето светкаа крупните црни очи и правилни усни.Тоа беше ликот на Ена.

Во еден момент се случи.Ми навреа солзи, и потклекнав...немав веќе волја да стојам на нозе.

Мртва рековте?-му се обратив на Агон едвам дишејќи.

Не сум сигурен Пророку.

Пред 7 циклуси?

Да токму 7.

Значи сега е кај Суверенот, во Капитолот така?

Да Пророку, тој лично ја побара.

Мора да биде жива ...мора...-западнав во размислување, но набргу се освестив во разговорот на Ладио Лагар и Агон Зурген:

Неможам да се сетам...како да не сум постоел пред 7 циклуси иако се сеќавам на основните работи...

Ќе ви објаснам во што е целата работа.-продолжи ах-гатот.

Не дозволете јас да ви објаснам вам...-изговори Агон.

Како врховен свештеник јас сум оној бес смрт и оној кој беспрекорно служи на волјата Суверенова.Како верен слуга и чувар, Суверенот ми се обраќа во мислите и ми ја дава моќта која што ја гледате.-покажа накај ликот на Ена којшто сеуште лебдеше во воздухот.

Секако врховен свештенику, како и ние што служиме на волјата Суверенова должноста не повикува назад во Капитолот а нашата Галија не очекува... дозволете го разделбениот ритуал.-Господарот на ах-гатите импровизирајќи ја допре својата холографска алка на челото Агоново.

Агон климна со главата пред да се искачиме на чистината.

Разделбата беше толку неофицијална што едвам кој дозна за нашето изчезнување.

Пророку ни донесе големи дарови и среќа.Ни го донесе синиот пламен.Пророштевото е исполнето.-Го изговори тоа Агон како да затвара некава церемонија.

Назад низ камената градба се провлековме и покрај басенот на синиот пламен, навлегувајќи меѓу влажните ѕидови излеговме таму каде немаше снег.

Бевме недалеку од брегот иако тоа недалеку значеше половина ден пешачење.Не ни бевме сигурни дали Шумската Газела и Капетанот сеуште не чекаат.

Таму се Хале, не " не напуштаат така лесно...-ме прекина Ладио во мојата замисленост.

Не Господару не ме загрижуваше тоа туку...

Ако не те загрижувало тоа тогаш може да биде само ова...-Ладио застна и ја подеси својата холо-алка и од неа излезе ликот на Ена онаков ист каков што ни го покажа Агон.

Господару како го направивте тоа?-зјапав во Ена.

Хале, Агон не е човек.Не е ниту ген-жин, нема чувства.Тој е машина, она кое некогаш го нарекувале робот.Од неговата меморија ја снимив проекцијата на Ена.-ја допре мојата холо алка со неговата.-Сега ја имаш.

Тој неможе да умре бидејќи не е вистински жив.Мртвило во дејство.Но проблемот е во тоа што тој тоа не го знае.Тој е програмиран да се смета себеси за врховниот заштитник и свештеник на древните но тоа го прави со секое право.Никој нема да ги води древните и оние по нив подобро од него.

Продолживме да се пробиваме низ зеленилото.

Дрвената Газела

Древните ме потсетуваа на Храмот-планина но сепак не беше тешко да се разделам од тие луѓе особено кога после векови тргнував накај Ена.Беше прекрасно чувството на повторната средба со посадата, Капетанот Малан и неговата Лана.Топлина ни ги исполни срцата со сознанието дека сме повторно меѓу пријатели.Сонот ми годеше.

На некој начин посадата на Шумската Газела стана моето второ семејство, само тие ми ја изнудија насмевката во моите грижи за судбината на Ена.

Денот на испловувањето врнеше пороен дожд.Маглата беше спуштена а видливоста намалена на нула.По моја наредба Галијата исплови а Капетанот Малан ја тешеше посадата дека и слеп би можел да ги врати дома.

Посадата беше охрабрена но едноставно нешто не беше во ред.Се прашуваа што станало со стариот Хал? Тој ведар млад човек кој застануваше и покрај најбедниот од нив да собере знање ?

Се што остана од мене во тие мигови беше погледот вперен во проекцијата на лицето на мојата љубов.Учителот Ладио Лагар ми го кажа она кое некогаш ми го објасни Сена дека холо-алката работи апсорбирајќи светлина и не би можела да работи во потполн мрак.Но и во потполниот мрак јас можев да и го видам лицето...очите...неможејќи да заспијам мирно од самиот сомнеж дека е мртва...

Ах-гатот на неколку наврати ме убедуваше дека Ена е жива, но тогаш мислев дека само се обидуваше да ме смири.Иако никогаш не ја познаваше Ладио ја знаеше Ена по моите зборувања за неа.Љубев и порано во Овтсбор но немаше ниедна како Ена.

Кога и да се замислев Учителот ме уверуваше дека е жива... но од каде би знаел тој?

Уште тогаш имав чувство дека не ми кажува се" .

Пловидбата траеше, Капетанот Малан и сопругата организираа свечена вечера во чест на нашето враќање но мислам дека вистинската цел им беше само да ме развеселат.Вечерата помина мирно и без многу зборови од моја страна.Се сеќавам како Ладио Лагар ме фалеше пред Капетанот Малан и Лана за моите дела на брегот.Кога се вратив осамен во мојата кабина, истата стара кабина, малку се обидов да најдам утеха во самотијата...

Неможејќи  да заспијам во часовите на бунило и лудост зјапав во холографската проекција.Доволен беше само момент.Не се сеќавам колку долго траеше но знам дека целиот брод се затресе а јас во падот го скршив дрвеното масиче врз кое се струполив.

Тоа беше удар, напад или случаен судар на оној ист непознат црн брод.Овој пат целиот брод се навали накај мојата кабина.Само ги слушав нивните гласови.Посадата беше успаничена повеќе од минатиот судар.Ионака сакав да умрам ако е Ена мртва.Трчањата по ходниците и врисоците на жените кои носеа алат на палубата воопшто не ме засегаа.

Бродот тоне!!-викаа.

Ако нека тоне...-си реков и мирно заспав.

# Смртта на Шумската Газела

Следното утро беше ведар и светол ден маглата се беше расчистила.По детална инспекција Капетанот Малан објави пред целата бродска посада дека бродот е во одлична состојба и дека нема за што да се грижат, но на неговото лице не осетив вистинска искреност.

Заедно со Ах-гатот стоевме во редовите на посадата.Капетанот се сврте и со помош на двајца морнари ја исправија дрвената фигура:

Морето ни го врати симболот на Галијата, дури и бурата и маглата беше на наша страна.-тоа беше дрвената резбарина на големата Шумска Газела која ја изгубивме во предходниот судар со бродот во маглата.

Судејќи спроед судбината Капетанот рече дека тоа бил истиот брод на духови кој ни го вратил светиот симбол истресен на палубата при вчерашниот судар.

Ах-гатот знаеше повеќе но тој молчеше пред посадата а и пред мене.

Изгледа дека при падот ми се беше расипала мојата холо-алка.Ладио Лагар со тотална рамнодушност ми ја поклони својата.Но по тој момент веќе не го гледав нејзиниот лик.Самата помисла или сомневање дека Ена не е повеќе жива ме онеспособуваше за денот.

Се движев и работев на палубата.Кога Капетанот најискрено побара да ми помогне му реков да ми ги даде најтешките работи за морнарите.Работев и заедно со оние кои беа под казна но единствено знаев дека моето жртвување ме одвлекуваше од лудоста.

Учителот Ладио Лагар во моментите на мојата слабост го наполни мојот желудник со имолот кој редовно го користеше бидејќи покрај сета таа работа одбивав да земам храна.

Кога ќе завршев со работата полу гол со голи стапала  наладното дрво во свежите ноќи на палубата го изведував танцот на мечот испишувајќи ги руните.Но некако ќе побегнев од самиот себе ако не се вратев навреме кон стариот јас.Но едноставно неможев назад...

Ладио Лагар беше оној чија грижа беше најголема, но тоа не го покажа во ниеден момент дури добив и чувство дека ја очекуваше целата ситоација.Тој работеше на нешто.Одкога го знаев работеше на нешто...

Иако ја имав холо-алката се зареков да не потпаѓам во илузиите се додека вистински не го здогледам нејзиниот лик.Алката беше корисна во секој случај.Откако ја дадов таа заклетва помина долго, долго време пред да ја уклучам истата проекција.

Тринаесетте светли месечини изминаа цел циклус од како бевме повторно на море.Овојпат на вечерата кај Капетанот не бев единствениот со лице без насмевка.Изгледаше дека Капетанот Малан имаше нешто важно да ни каже:

Ова е Голем брод, огромен....-застана како погрешно да почнал.

Капетанот Малан гледаше во везениот покривач на трпезата, во еден момент го исправи погледот наизменично зјапајќи во мене и во Мајсторот на ах-гатите Ладио Лагар:

Господа во голема тага морам да ви објавам дека Шумската Газела тоне.Тоне уште од денот на вториот судар со бродот на мртвите духови кои ни го вратија симболот.

Зар веќе цел цилкус тонеме без да знаеме?

Бродот е огромен, како што веќе реков...

Знаев уште од самиот почеток но не смеевме да ја возбудиме посадата со цел да работата да биде извршувана во најдобар можен ред за да го допреме Капитолот...но сега сета надеж за тоа е изгубена.

До денешниот ден патувавме цел циклус а целокупното патување трае три...

Изгледа дека сме осудени веќе никогаш да не го видиме Капитолот.-смирено чекав Капетанот да се доискаже.

Но тоа не ми е мене повеќе важно-продолжи тој-Шумската Газела е единствениот брод на кој сум бил и еднистveниот мој дом ако таа тоне тогаш решен сум мојата смрт да биде тука.

Честа на морнарицата го наложува правилото самиот Капетан да потоне со бродот.Но сепак...ќе треба некој да ме замени...

Малан ми велиш ли дека другите ќе ја избегнат смртта од давење?

Секако Хал.Секоја кабина е посебна мини подморница.Затоа и секој има своја мини кабина па дури и брачните парови.Тие ќе бидат сосема доволни за целата посада да се врати на брегот од кој заминавме пред 1 циклус.

Тогаш на мојот р" бет поминаа илјада стоногалки.Зар пак да се вратам помеѓу древните и да го заменувам Капетанот Малан мешајќи ги морнарите со древните...и со тоа никогаш повеќе да не дознаам што станало со Ена, а камо ли да ја видам.Целиот порив на чувства ми се манифестираше во едно долго:Нееееееeeeeeeeeee!!

Капетанот ме зграбчи со рацете, толку се сеќавам.

Кога се разбудив по половина час ми раскажаа дека тотално сум полудел, сум ги превртувал очите и сум кршел наоколу а кога Малан ме зграпчил едноставно сум се онесвестил.

Додека Лана ми го ладеше лицето со вода Малан беше наведнат над мене:

Хал не барам од тебе да ја водиш мојата посада кога мене и Лана веќе ќе не нема.Се договоривме мајсторот на ах-гатите Ладио Лагард ја превземе таа одговорност.-Господарот потврдно климна со главата.-Малан братски ги склопи рацете на моите рамења:

Хал пријателу, ти си единствениот кој ќе дојде до Капитолот.

Но како Малане?

Капетанот Малан почна да обаснува без одлагање:

Мојата кабина не е како другите, но и таа е подморница.Како што можеше да забележиш најголемата одаја на овој огромен но тесен брод.Тоа е единствена подморница која има сила да те врати назад во Капитолот.

Ладио Лагар процени дека имаме 3 дена пред водата да почне да навлегува во ходниците.-го рече тоа и се упати кон палубата пред посадата да ја објави смртта... на Шумската Газела како и својата.

Враќање кон себеси...

По три дена целата посада беше сместена во своите кабини подморници кои преставуваа чамци за спасување.Јас бев во Капетановите одаја, и ги поминав последните часови со Малан.Капетанот го беше донел симболот на бродот, дрвената газела која ја изгубивме и која " бродот на духови" ни ја врати.

-Однеси ја Хале назад во Капитолот, нека остане симбол на овој брод, или пак можеби ќе се пренесе на друга галија во наша чест.

Секако Малан.-Капетанот ми посочи дека целиот брод ќе се расклопи на сите можни кабини и дека ќе биде сосема доволно само да притиснам некоја метална плоча бидејќи курсот за кон Капитолот веќе е поставен.

Како што велев до сега Хал, ќе кажам уште еднаш дека ова е огромен брод и се надевам дека еден ден ќе го разбереш ова...-Капетанот Малан го засука ракавот, оголувајќи ја шаката и левата рака врз која удри со секирчето за даски.Го направи тоа брзо и без никаков звук.

Копчето мора да биде стиснато со мојата рака, инаку мојата подморница нема да се помрдне.-го изговори тоа низ бревтање и стенкање поради неподносливата болка.

Ионака таму каде што одам раката нема да ми биде потребна-се обиде да се насмевне но гримасата на негодување преовлада.

Збогум верен пријателу.-ми ја стегна раката и покрај грчевите по целото тело ме прегрна од се срце.

Збогум Капетане Малан.-излегуваше од херметичката врата-збогум пријателу...изустив но тој тоа не го слушна.

Јас требаше да го започнам расклопувањето на бродот и уништувањето на огромната галија...

Капетановата одаја беше моја.

Во време од половина час даските се одвоија а од под нив металното корито на бродот ги ослободи стотиците мали подморници во кои заедно со посадата замина и мајсторот на ах-гатите Ладио Лагар.

Можев само да ја замислам сликата на Капетанот Малан во прегратка на својата седокоса Лана....како стојат осамени на палубата...како тој крвари и гледа во морето на кое му го дал животот, а сега тоа и му го одзема.Но и самиот Капетан не ќе посакаше понечесна смрт освен да отиде на дното заедно со својата лаѓа...

Капетанот единствено ме предупреди дека патувањето со неговата подморница ќе трае екстремно кратко, но воопшто не беше конкретен колку кратко само ми објасни дека подморницата самостојно се движи побрзо од Галијата и дека патувањето трае се додека неговата шака стои над металната плоча.

Почекав уште цел час по расклопувањето и ја ставив исечената крвава капетанова шака врз металната плочка.

Од почеток ми се причини како да промрморе човечки глас во морнарски поздрав....одненадеж забрзувањето почна да се зголемува, се зголемуваше толку

постепено и толку неприметно што не бев свесен дека ја сечам водата со брзина поголема од исфрлената стрела се додека не забележав дека мојот грб се залепил за фотелјата во која бев седнат.

По одредено време не ни бев свесен дека воопшто се движам и спокојно заспав, бидејќи што и да правев маневрирањето не зависеше од мене, а и да зависеше сигурно засекогаш ќе се загубев во подводната морска пространост.

Ме разбуди некакво трзнување на целата подморница што ми даде впечаток дека подморницата застанала на тврдо тло, но моторите сеуште работеа со ист интензитет и иста сила.Мислев дека е невозможно во рок од неколку часа веќе да стасам до Капитолот, најлогично ми се чинеше дека нешто тргнало наопаку и дека подморницата се заглавивла во некоја подводна карпа.Таа мисла воопшто не ме уплаши.Не ми беше важно тоа, не ми беше важно што ќе ми се случи...единственото што ме загрижуваше беше тоа што поради тоа постоеше огромна можност да не ги видам повторно оние за кои најмногу ми е грижа.

Поминав неколку дена во подморницата.Имолот кој ми го даде Господарот Ладио Лагар во мојата депресија сеуште дејствуваше.Но таа супстанција не беше единственото нешто што ме доведуваше до лудило...тоа што ме доведе до лудило беше фактот дека моторите престанаа да работат иако крвавата шака лежеше на своето место.

Тоа можеше да значи само две работи: или е патувањето завршено според планот...- што тогаш ми изгледаше слабо веројатно тогаш-...или пак горивото е истрошено во буткање во место на некоја од подводните планини, карпи- што беше далеку поуверливо.

Но што ми остануваше?

Зар заглавен некаде на море во подморница да чекам да помине дејството на имолот и да умрам од глад или немање воздух, да ползам како бедник до последниот час...Не благодарам!-си реков тогаш.

Не господине, не јас!

Ако смртта ме очекува " и одам со градите во пресрет-си реков.Но кога ја тргнав крвавата капетанова шака од подлогата и кога моторите беа изгаснати и херметичките врати беа отворени а глетката пред мене беше поморничава и од самата смрт од давење.

Излегов од подморницата најдувајќи се во една поземна просторија со претерано висока таваница, а зад мене беше една огромна претерано голема дупка од која се заплискуваше немирната морска вода.Синиот пламен го даваше доволното светло да ја приметам сенката во црно која спокојно седната на подот го чекаше моето излегување од подморницата.

Ти си оној кој треба да клечи пред мене...-рече станувајќи.

Со денови чекав да излезеш.-тргна кон мене.

Со целото битие го извлеков мечот иако тој не покажа непријателски намери, но за жал мечот ми излета од рацете од ударот на неговиот меч кој дотогаш се криеше под црната свила.

Сега ми веруваш ли?-видов само лице покриено со црн превез.

Кој сте вие, во служба ли сте на Капетанот Малан?-наивно се распрашував.

Некогаш бев, некогаш и тој беше во моја.

Не ве разбирам.

Ќе разбереш дека вака е најдобро кога повторно ќе дојдеш овде.-ни овој пат не разбрав но несакав да се негодувам со новиот познајник, кој пред се"  не само што беше постар од мене туку  и очигледно и повешт со мечот од бел метал.

Каде се наоѓаме во моментов?

Стоиме во подрумот од Палатата.Се наоѓаш во подземјето на дворот, или барем она што остана од него...

Да знам за збиднувањата со ген-жините.-неговата реакција беше благата насмевка под превезот.

Штом ги имате знаењата и тајните на синиот пламен секако сте добар пријател со Учителот Ладио Лагар и верен слуга на Суверенот.-но неможев да си објаснам од каде ги беше стекнал вештините на мечот и руните.

Да мајсторот на ах-гатите ми беше голем учител и  најдобар пријател некое време...А што се однесува до Суверенот јас не служам никому...

Но Ладио Лагар инсистираше дека судовите на ах-гатите се согласуваат со волјата на Суверенот и дека неговиот збор никогаш не не неправеден и погрешен, како можете да бидете пријатели со Учителот ако не го почитувате тоа? Единствено јас си земам за право и со право да не служам никому бидејќи јас сум Суверенот...

# Во чест на Капетанот Малан

Стоев пред него.Не знаев како да реагирам па се поклонив и клекнав.Бев сигурен дека тоа е тој, а и покрај тоа Суверенот не лаже.

Огромната темна просторија не беше празна.Имаше повеќе од синиот пламен, имаше нешто во себе...нешто кое дишеше.Нешто огромно и тешко кое мируваше во мракот.

Ја извадив дрвената Шумска Газела од подморницата, а Суверенот продолжи како да сум направил нешто што тој очекувал да го направам.

Подот беше влажен и мек, пред да излеземе од просторијата добив чувство како да сум се движел по некаква рапава кожа од камени скр"  ги...Суверенот исчезна во мракот...а самиот го најдов патот надвор од Палатата.

Стоејќи пред огромната Палата во дворот со дрвената шумска газела во рацете се прашував што се случило.

Слегнав со рамениците и решив да се симнам до пристаништето да ја оставам Шумската Газела во чест на Капетанот Малан.Воопшто не се почувствував почесен поради таа средба.

Дворот премногу се беше изменил од моето последно видување.Белите згради и куќи беа напуштени или затворени...владееше таква морничава тишина која беше вознемирувачка дури и на пладневното сонце.Немаше ниту еден ген-жин или пак човек по улиците.

Забележав дека чекорам по камена калдрма наместо мозаикот кој се простираш по улиците.

На едно место забележав дека една од камените коцки е олабавена, кога ја извадив од олицата под неа ги видов камчињата од мозаикот.

Што правите?-сенката на еден од дворските стражари се спушти над мене.Тоа беше млад човек во полна опрема и сина униформа, во рацете држеше пушка.

Молам?

Предлагам да го оставите тоа на своето место.-одмавна со главата накај коцката од калдрмата.

Да, секако секако.-незнам зошто го послушав како попарен.

Вие сте столар?-покажа накај дрвената Шумска Газела.

Да.-дури ни јас не знаев веќе кој сум и што сум.

Дозвоелете.-ја зема дрвената тешка фигура во двете раце и ја протресе божем проверува дали е шуплива.

А што ќе му е меч на столар, зар не знаете дека оружјето е забрането во дворот освен со одобрение на Суверенот?

Јас сум во служба на Суверенот.-го реков тоа иако не можев да го докажам.

На каде сте се упатиле?

Кон Пристаништето.

Логично, логично да, продолжете....мои извинувања господине...-ми ја врати дрвената фигура.

Продолжив, одејќи накај пристаништето поминав покрај местот каде што требаше да биде куќарката на Ладио Лагар.Само што...само што на тоа место се простираше толку густа трева што алудираше дека никој никогаш нема копано темели на тоа место.Куќичката ја немаше.

Мора да ја изрушиле-помислив тогаш, а сега се смеам на таа мисла.

Пристаништето не беше променето којзнае колку, освен фактот што ги немаше рибарските чамци и другите галии и трговски бродови.

Седев на дрвеното докче размислувајќи но неможев да најдам одговор.Вниманието ми го привлече бродоградбата на плажата.Иако времето беше убаво се чинеше дека сонцето грееше само таму каде се чуствуваше вревата на луѓето кои работат.

Тоа беше црн брод.Тој беше одамна завршен а сега неговите штици беа префарбувани по којзнае кој пат.

Аааааааа дојдовте.-ми се приближи еден дебеличок човек со раширени раце кој потоа ме зграпчи во својата мека прегратка.Изразот на неговот лице беше пријатен и искрен.

Не се надевав дека ќе дојдете лично, рековте дека ќе го пратите вашиот ученик.-немав поим за што зборува.

Од каде знаете дека јас не сум ученикот?

Хаха не се шегувајте со мене пријателе ниеден човек на ваши години не може да биде ученик во било кој занает а камо ли столарскиот.-се насмевна.

Човекот учи додека живее.-малку и се свестив дека изгледав и бев постар одошто се памтев тогаш.

Обено го ценам тоа што во овие тешки времиња дојдовте лично...

Тешки времиња?

Признавам дека им е потешко на оние кои војуваат на море, но ни на нас бродоградителите не ни е лесно.

Скоро целиот двор е испразнет од страв, а тие простории кои се полни се тивки.

Простете јас сум Главниот Бродоградител мајсторе...

Наредбата на Суверенот беше Галијата да се именува според името кое вие ќе и го дадете и дека тоа ќе биде вашата плата.Во овие тешки времиња кога материјалните задоволства се реткост,  гордост е да се заработи чекор повеќе кон моралната цел и кон животот на идеалите.

Изречете го името...

Галијата ќе ја наречете Шумската Газела, во чест на Капетанот Малан и неговата сопруга Лана.

Ааа се познавате и со Капетанот, прекрасно, прекрасно,  тој е добар младич еден од најмладите Капетани во Сувереновата морнарица, дури и неговата посада ги доби чиновите по убрзан курс.

Младич??-си реков во себе си.-Каков младич?-веројатно дебелкото зборуваше за некој друг Малан.

Но тој не е женет, можеби зборуваме за различен човек мајсторе.-продолжи тој.

Да, сме згрешиле и двајцата.-му се обратив на бродоградителот.

Но ниту еден од нас не грешеше, зборувавме за истиот човек.Само кога би знаел дека по моето заминување дојде чиракот на вистинскиот мајстор-столар кој поради моите зборови заедно со втората дрвена шумска газела која ја донесе заврши удавен поради предавство, за да може повторно да се најде дрвената шумска газела и повторно да застане како симбол на големата црна метална Галија од подморници на Капетанот Малан.

Тору-ато ним

Кога од пристаништето се враќав накај дворот ја замислував само сликата која предходно ја имав.Сликата на затворени врати и прозорци, мозаик поклопен со калдрма и стражари кои будно патролираат.Додека ги замислував овие слики од зад мене истрча некој човек од пристаништето...тоа беше еден од стражарите.Единствено се сеќавам дека викаше нешто неразбирливо пред да излезе молњата од неговото метално оружје со цевка кое беше вперено во мене.

Излегувајќи од бездната на мојата матна свест се разбудив во куќарката на мајсторот на Ах-гатите.Тој не беше тука, не ни очекував да биде, напротив очекував да биде со посадата која ја носеше кај древните.Бев сам.Кој, како и зошто ме донел овде незнаев...незнаев ни зошто стражарот пукаше во мене...можеби зошто откриле дека лажев кога потврдив дека сум мајсторот-столар.Кој и да е ми го беше оставил Господаровиот меч на појасот што значеше дека не бил некој крадец туку некој пријател.

Се загрнав во сивата наметка која ми ја подарија на панаѓурот и излегов од куќарката упатувајќи се накај дворот.

Кога се оддалечив малку се свртев зад себе да видам дали на местото на куќарката пак има трева но се разочарав бидејќи на тоа место стоеше обичната мала куќарка.Тогаш неможев да си објаснам зошто ја немаше пред да се симнам до пристаништето....

Но тоа не беше ништо во споредба со она кое ми се случи следно...

Како повеќе се доближував кон дворот се погласно се слушаа извиците на радост, ведрина, среќа и сонце...

Нешто се славеше...ах зар толку долго сум лежел во куќарката та дворот се преабрази во вакво место.По улицата се простираше мозаикот, немаше калдрма врз него...мислев дека тоа е така бидејќи се враќав по друга уличка...

Пополусот го беше исполнил и најмалото дупче од околните згради и кули, така што добив впечаток дека се одвива некава парада.Како пред да се симнам до Пристаништето да владеел некој полициски час и како сега сите да ја славеа слободата.Ген-жините стоеја на тротоарот беа облечени во богата облека, некои од нив беа воени лица со по неколку ордени на униформите. Школата на Ах-гатите облечени во црната ученичка униформа, беше застаната на скалилата како некаков хор, во знак на добредојде...

А по улицата се слеваа маси популос одевен во црната свила.

Подзастанав за момент и како старограѓанец зјапав во толпата која чекореше врз мозаикот.Некои од нив во движење го соблекуваа црнилото и ги тргаа превезите откривајќи ги своите лица.Покрај лицата на Ген-жините од под црните превези излегоа лица кои не знам ни да ги опишам, како да беа дојдени надвор од овој свет...обичните луѓе не беа толку интересни...

Дворот беше исполнет со врева а шепотот и за пристигнувањето на луѓето од храмот-планина набргу се прошири и во другите делови од Капитолот.Како беше ова можно?!...незнаев...само знам дека тогаш се втурнав во топлпата дрпајќи ја облеката на дојдениците и прашуваќи ги прашања за храмот, за Гарон, за Ена...но се што добивав во возврат беа тапи насмевки кои не изразуваа ништо освен воодушевување од атмосферата...

Паметам дека еден од Ген-жините застана, се сврте кон мене се поклони и продолжи да се движи со струјата на популосот кој течеше низ улицата.Ниту тоа не можев да си го објаснам, барем не тогаш...

Во огромната толпа останав сам.Моите извици за помош беа задушени од извиците на радост кои ги ширеше препотентната толпа.Во денот на таа голема среќа јас единствено чувствував изолација, отфрленост и копнеж по најблиските.

Знаев дека луѓето доаѓаа од Ва Монт Палан Ена но незнаев зошто славеа.Зар ќе славеа ако храмот беше уништен, или пак можеби славеа што останале живи?

Апсењето

Бев заспал пред големата капија на Палатата, пред истата онаа порта зад која го снема Суверенот, истата пред која преспа Сена кога првиот пат пристигнавме во дворот.

-Види го...ѓубре...-го слушнав гласот на едниот од двајцата стражари кои ме разбудија.

Мора да се провлекол низ толпата.-одврати другиот.

Ваква ли бедотија да го скрнави дворот...-стражарот плукна настрана.

Изгледаа исто, беа облечени во сино а наместо острици имаа цевки кои фрлаа громови...тие униформи ја скрнавеа бојата на синиот пламен.

Ајде станувај, станувај...-истиот нестрпливо мафташе со раката нагоре.

Сеуште не бев убаво освестен и одпочетокот не приметив.

Кога станав и се обидов да си одам другиот стражар ми ја стави неговата рака на рамото во знак дека не можам да си заминам.Се потсетив на сличната случка од минатото.Се сеќавам дека рефлексно му се оттргнав и токму кога сакав да замавнам со мечот двајцата стражари се повлекоа за еден чекор ги впреија цевките во мене а едниот во своето механичко дрдорење изговори едно од долгоочекуваните имиња:

Те апсам во името на Советникот Фелонт Лагар и неговото величество нашиот водач и татко Суверенот.-изговори преплашениот стражар.

Одеднаш ми стана јасни две работи.Но среќата на тоа дека ќе го најдам Фелонт Лагар а со него и Гарон и Ена не ми го помати целосно умот за да неможам да забележам дека во рацете чувствував тежина на меч и допир на метал а гледав дрвен скитнички стап.

Во тој момент сватив дека во сонот некако сум ја притиснал холо-алката и се уклучила проекцијата која ја користев во Квартот на сиромашните.А се сеќавам на тоа лице со лузни, брчки и одвратни красти од кои дури и на најгадните луѓе им би се гадело од нив.

Ми стана јасно и зошто дворската жандармерија реагираше така...судејќи по нивниот физички изглед и по нивните млитави, салеси тела чии форми се истакнуваа и покрај фината униформа, со сигурност можев да заклучам дека се родени и израснати на дворот а дека единствена вештина со која располагаат е вперувањето на металните цевки во погрешни луѓе.Додека го размислував тоа не ни приметив дека на моето лице се отцртала тенка насмевка која одвратната проекција над мојата кожа ја имитираше.

Фрли го стапот или ќе умреш, ме слушаш ли гнасо!??-викаше на сет глас еден од стражарите како да си има работа со лудак.Но глумејќи го слепиот лудак-скитник уште посмирено одговорив:

Ќе појдам мирно со вас, но стапот ќе морам да го задржам како што гледате јас

сум слеп па имам потреба од него...освен ако некој од вас двајцата не би сакал да ме води под рака.-смеејќи се во себе ја подадов раката, а лагата на проекцијата успеа.

На нивните лица немаше ништо освен гадење...очигледно беше дека не мислеа дека тоа е хигиенски а и безбедно за нив.Сепак морав така да изреагирам со цел да ги отргнам сомнежите и да го задржам мечот бидејќи ако го испуштев мечот од рацете светлинското поле ќе се прекинеше и мечот ќе се покажеше дека е меч а не питачки стап....

И така заклонет под холограмската проекција на питач која случајно се уклучила додека сум се превртувал во спиењето бев на пат да го видам Советникот и Лојалниот Везир, Десницата на Народот и Суверенот синокосиот Фелонт Лагар.

Не сакав моето појавување да биде вакво изненадување но ако ја исклучев проекцијата пред нив, стражарите веројатно ќе се запрепастеа до тој степен на чудење и страв за да не ме однесат до Фелонт Лагар.Но како затвореник сигурно ќе стасав до мојот судија.

Бидејќи ниеднаш не погледнаа во моите очи стражарите со сожалување ја прифатија приказната за слепилото.

Но зошто еден просјак се носеше кај Врховниот Советник на Суверенот за да му суди...а и за што би му судел??

За тоа што е просјак, или пак за самото негово постоење, присуство во " величенствениот двор кој е само за возвишените души на светот" .Во средината на таквите размислувања осетив гордост бидејќи се почувствував како вистински питач, како истите оние сиромаси во својот Кварт од Капитолот, бидејќи тие луѓе беа вистински луѓе во споредба со оние луѓе во дворот чија човечност ја надвладуваа Ген-жините.А на некој начин и самиот бев скитник...

Но Фелонт Лагар беше човек на место и можеби затоа го добив правото тој да ми суди истото право што кај него би го добил и најбогатиот дворјанин.Стражарите тоа го знаеја и очигледно не им се допаѓаше но уште поочигледно беше дека првпат гледаат сиромав човек преку лажната проекција која се движеше заедно со нив по скалилата прекриени со црвен килим.

Додека глумев дека сум слеп ги гледав сликите поставени на ѕидовите....за малку и ќе се откриев кога се задржав со погледот на една слика.На широкото платно боите оформуваа слика на метален брод кој тоне во распаѓање додека на главниот дрвен јарбол стоеа маж и жена во прегратка...

За момент ќе се излажев дека тоа се Капетанот Малан и неговата Лана...но вистински се излажав кога помислив дека можеби тоа не се тие.

Застанавме пред двојна порта од жолтеникаво-црвенкаст метал пред која стоеја уште двајца стражари кои на униформите имаа уште по неколку цртки.

Најпрвин оној кој седеше од левата страна им се развика на двата пониски стражари кои си го напуштиле местото и едвам го дослуша оној кој ја објаснуваше мојата ситоација...

Откако ги избрка, се обрати кон мене:

Почекајте овде, ќе му ја објаснам ситоацијата на неговата височ...-го рече тоа и влезе низ вратата.Зјапајќи во лицето на другиот стражар сакав да забележам некаква реакција но немаше ништо.На колку сеќавања само ми асоцираше тоа одвратно војничко зјапање и немрдање...за мене беше поодвратно дури и од светлинската маска која ја носев во тој момент.Но помина повеќе од момент пред да го дочекам одговорот

кој излезе од устата на стражарот заедно со неговото излегување од вратата:

Можете слободно да си одите неправедно сте обвинет, тоа се зборовите на неговата висост.

Но чекајте...јас...

Би ви препорачал веднаш да ја напуштите палатата, а и дворот...знаете ова не е место за луѓе како вас.-ме прекина а зборуваше како да зборува со некоја замислена личност.

Чекајте...-направив движење со прстот-...од огромна важност е лично да му се обратам на Советникот Фелонт Лагар...покрај ова не смеете вака да постапувате со луѓето...

По мала пауза во која стражарот чекаше да се свртам и да заминам по скалите тој одговори:

Неговата висост не е присутна.

Молам?-одвратив како да не сум го слушнал.

Неговата висост моментално одмара, дојдете подоцна.-проговоре другиот стражар.

Како тоа кога токму пред малку зборувавте со него?

Неговата висост не прима никого попладнево.-ги редеа извинувањата наизменично како некакви машини.

Хахаха сега сватив, вие не смеете да ми забраните да го видам Советникот, не смеете да му забраните на било кого, тоа е тоа хаха...

Добро,  еве изразувам желба да го видам Советникот и Лојалниот Везир, Десницата на Народот и Суверенот неговата висост Фелонт Лагар.

Тогаш двајцата стражари се поклонија прво кон сиромавиот питач кој буквално беше излезен на површина во вид на холограм, а вратите се отворија заеднички и пополека......

## Гарон Фи-азалан

Тоа беше собата која некогаш му припаѓала на Даек Угалом.Од левата страна на Фелонт Лагар стоеше еден висок црнокос маж облечен во зелена униформа на чиј појас висеше мечот во корица со златести украси.

ГАРОН!!-вриснав во себе, но се воздржав да не ми се испушти....

Да тоа наспроти мене стоеше Гарон Фи-Азалан.Мојот најдобар пријател.

Фелонт проговори:

Да господине сте барале збор со мене....

Ве молам пред да почнам да говорам да ги одстраните стражарите, но нека остане црнокосиот господин.

Фелонт вешто го владееше својот меч, а ионака не се заплашуваше лесно посебно не од еден беспомошен, фаличен питач.Му даде знак на Гарон кој им одмавна на стражарите да излезат.

Господа ова што ќе го видите ќе ве запрепасти...но не се плашете...-се насмеав за последен пат под маската на гнасната проекција.

Одненадеж се исправив и со насмевка на лицето ја допрев холографската алка која ми ја подари Господарот Ладио Лагар.

Хал...

Ја забележав Гароновата реакција на чудење кога го забележа мојот лик, со некаков грч на лицето тргна накај мене но Фелонтовата рака го запре:

Чекај!-Гарон не се оттргна.

Што ти се случило на лицето Хал...?-изговори Гарон потсетувајќи ме на лузните од жигосувањето во занданите.

Тоа не е тој.-Гарон гледаше во Фелонтовите очи.

Тоа е тој Господару, тој е...

Господа дозволете да објаснам, питачот беше холограмска проекција а јас сум јас.-дури и се насмевнав но работата стануваше се посериозна и посериозна.

Не се преправај дека ништо не ти е јасно, сите во собава многу добро знаеме дека пресветлиот Хал е одамна мртов.А и многу добро знаеме што ќе беше од него да се вратеше жив.

Затоа и си тука нели питачу?-Фелонт Лагар бесно гледаше во мене.

Фелонт не разбираш...

Не пријателу ти си тој кој не разбира, што се однесува до мене проекцијата на питачот е исто толку вистинита колку и оваа проекција на мртвиот Хал.

Како се осмелуваш да ги скрнавиш мртвите и да го навредуваш нашето сочуство.

Моето име е е Хал и доаѓам од Ва Монт Палан Ена местото каде ја стекнав мудроста на мечот на руните и каде ја воспремив светлината на синиот пламен.

Ако ова не го докажува своето јас...-ја извадив холограмската алка која тресна на подот а светлината не се промени.

Настана кратко молчење.

Не ризикот е преголем, можеби имаш и друга направа за емитирање проекции негде по телото.Но ако си навистина Хал ќе сватиш дека доказот ни е неопходен...ако не си ќе умреш.

Дали е ова доволен доказ Фелонте?- му го подадов Господаровиот меч.

Тоа е мечот на твојот татко, метал за кој неколкупати го ризикував животот.

Или пак ова?-ја извадив шамијата која ја соши Ена од нашите превези.

Се надевам дека тој твој меч е навистина меч бидејќи ќе ти треба метал а не дрво.-слепо говореше.

Бори се со Гарон и докажи дека владееш над руните....со тоа ќе ме увериш во своето потекло. Да го убијам човекот кој ми е брат за да докажам дека сум навистина јас....-но додека го зборував тоа Гарон веќе го беше извадил мечот и беше тргнат кон мене.

Се сеќавам на неговите насолзени очи кога во целиот негов бес му го избегнав првиот замав, но во вториот обид неговиот меч се вкрсти со мојот.

Секој удар означуваше руна, а секоја руна збор...секој збор мисла.

Во екот на првите удари внатре во просторијата влетаа стражарите но Фелонт им даде знак дека се е во ред и тие повторно излегоа.Борбата течеше независно од тоа.

Тоа беше една од основните вежби кои некогаш заедно ги вежбавме во Ареаната.Во текот на изминатото време Гарон станал вешт но не напреднал повеќе од тоа што го имаше научено до нашата разделба.

Додека руните на кои ме научија древните се превртуваа преку моите зглобови тој заурла:

Тој не се ни бори како Хал, предавнику....умираш-земаше здив-...сега....ќе умреш...

Гарон нападна со целата сила и брзина, но овој пат од ударот неговиот меч излета од неговите раце, се повлече ја грабна држката и тргна повторно, но повторно се случи истото.

Гарон беше повеќе од упорен и се обидуваше и пак и пак се додека не падна на коленици пред мене без меч во рацете.Знаеше дека вистинскиот јас никогаш не би го нападнал.Како И што беше.

Беше преморен, исто како и јас.

Едноставно дланките ни се склопија на подлактиците, а широките плеќи во школката на братската прегратка.

Конечно ме препозна:

Сиве овие години мислевме дека си мртов, ми го упрапасти животот копиле едно...-храбриот Фи-азалан истовремено се смееше и плачеше.

Фелонт Лагар ме баци во двата образа и најискрено ме прегрна без да изусти ни збор бидејќи малку се жувствувавше виновен.

Тоа беше тоа...ја докажав вистината пред Гарон, а со тоа и пред Фелонт Лагар.

Не успеав да ја објаснам пораката на тој чин, бидејќи осетив зашеметување во главата...се пренесе по целото тело...и нозете неможеа да ме држат, одвај успеав да изустам:

Ена морам да ја видам Ена...-изгубив свест.

Ена

Тогаш се онесвестив, а можеби и ќе имав волја да умрам ако ја видев Ена.Но и тоа се случи.По неколку часови се разбудив во ноќта на поројниот дожд кој удираше на стаклата, а над мене стоеше нејзиното лице...во првите моменти добив впечаток дека е тоа холограмска проекција или пак проекција на мојата фантазија во главата...после сите случувања изгубив чувство за што е вистинско а што не е.

Но ова беше вистинско.Ова беше вистинското.Тоа го знаев со сигурност.Црните очи исполнети со солзи и нејзината коса која паѓаше како црн водопад врз свилената кошула за спиење.Беше сосема малку променета, всушност беше поубава од секогаш...

Хал....-по долга пауза одвај изусти полека:

Мислев сум те изгубила по вторпат.

Копнеев да го извикам нејзиното име, а немав глас.Неможев да дишам правилно и знам дека дишев длабоко со целиот волумен на моите гради.Се чувствува изнемоштен и беспомошен.

Го чувствував и нејзиниот здив на моето лице, а нејзиниот поглед не се одвојуваше од мене, поглед кој ги влечеше моите очи како магнет.Повторно по векови и векови го почувствував нејзиниот мирис, истиот мирис кој во деновите на море ми во носеше кој дуваше спротивно од едрата.

Моите усни се доближија кон нејзините и нејзините кон моите во истовреме.

Бакнежот беше долг, страсен, неповторлив и див....траеше со часови...или барем така ми се чинеше.Плачевме заедно, вистински плачевме во тактот на дождот.

По неколку часови бевме седнати на креветот а нејзиното лице ми лежеше во дланките додека зборувавме:

Гарон ме викна и ми кажа дека си тука но ме предупреди дека иако си добро во падот си паднам над својата гола острица, а раната веднаш се собрала и се затворила во себе.

Ја скубев косата неможев да се соземам Хал, неможев без тебе најмил....но сега си овде...-ме прегрна силно.

Ах...зар имолот што ми го даде мајсторот на ах-гатите на море сеуште дејствува...-помислив.

Ена ми раскажа како во текот на денот Фелонтовата сопруга Деаз ме бдеела заедно со неа, Гарон и Феолонт.Фелонт бил загрижен за тоа што му го рекол едниот од дворските лекари....

Наредните две недели со Ена ги поминавме непрестајно водејќи љубов во истата соба во која глумев закрепнување, исто така и деновите ги поминувавме и со Гарон, Фелонт, Деаз и нивниот малечок син.

Новиот мал Лагар беше палаво деттенце со жолто-златеста коса како и неговиот татко.Детето беше препуштено на толкава слобода што се навикнало мајка да ја вика по име, дури и кога се расплакуваше...

Се сеќавам како тоа петгодишно детенце често ме изненадуваше со своите изјави, дури и ме научи да не ги потценувам премногу малите деца.

А исто така ме потсети и дека поминале цели пет години.

Сеуште им немав раскажано за се низ што поминав, а тие како да беа договорени не ме прашуваа ништо плашејќи се од тоа да не ми е непријатно им раскажам.

Една вечер додека си играв со него на рогозината покрај каминот во кој пламтеше обичен црвен оган ни се приближи Фелонт, тој беше крајно сериозен:

Хал, мораме да позборуваме...дворскиот лекар кој те негуваше е во другата соба.-едноставно климнав со главата станав а Ена го прифати малечкиот Лагар во рацете...

Влеговме во соседната соба.

Лекарот беше облечен во некоја униформа од лесен материјал што потсеќаше на униформата на ах-гатите но за разлика од неа таа беше светликаво бела.Ме изненади што лекарот беше помлад од мене.

Дури имаше и пуштена долга коса и неизбричено лице, но сепак зрачеше од чистина и свежина:

Јас сум дворскиот лекар ваша височ.-се поклони кон мене.

Кога ве лекував пред две недели забележав нешто чудно, нешто што досега го немав видено.

Штом внимателно ја извлековме острицата вашата рана едноставно сама од себе се затвори, благодарение на забрзаната регенерација на клетките.

Кога го скенирав вашето тело...-тогаш едвам разбирав половина од неговите зборови-...откривме некаква дрога некаква материја која стимулира не само регенерација туку и создавање на мозочните келии а за другите органи да не зборуваме.

Имолот.-помислив.-Тоа беше само имол.

Или е држен во тајност или е заборавен и тоа би рекол од добри причини...а тие причини не можеше да ми ги каже дворскиот лекар кој првпат се судруваше со имолот.

Не знаеме дали сте во смрттна опасност или не...бидејќи организмот ви е изваден далеку од природната човечка рамнотежа на материи во целост.

Не знаеме ништо за супстанцијава едиствено нејзиниот состав но и покрај тоа не успеавме да ја произведеме.Кажете ни како...

Одговорот за потеклото го барате на погрешно место докторе, барајте го во еднорозите...-Фелонт ме погледна прашално, а јас само го прегрнав со едната рака и се упативме кон трпезаријата.Очигледно дворскиот лекар помисли дека не сакам да му кажам и дека згора на тоа се шегувам со него, можеби затоа во својот грб го чувствував неговиот поглед  кој ме бодеше со омраза.

Кога седнавме таму од попладнето прескокнувајќи го ручекот до паѓањето на мракот покрај пламенот Ена, Гарон, Фелонт и Деаз ја ги ислушаа моите доживувања во времето кога ме сметале за мртов.Ги поведов низ железницата и куќарката на Вештерката преку Снежната пустина и до занданите и новите патувања на морето до домот на древните и назад кон Капитолот.

Малиот Лагар само повремено ќе се размрдаше и имитирајќи ги своите родители се трудеше да изгледа како нив и се преправаше дека разбира....а можеби и навистина слушаше.

Сончевото време

Изменет си брате, не ми се верува дека си тука.-Проговори Гарон уморен од вежбата со мечовите која ја изведувавме на полјаната покрај дворот.

Не мислам само поради лузните туку има и нешто многу повеќе од доживувањата.-продолжи тој.

Да и јас го чувствувавм тоа....

Но види се себе...Капетанот на Личната Гарда на Советникот и Врховниот Везир, десницата на Народот и Суверенот неговото величество Фелонт Лагар, Гарон Фи-азалан -се насмевнав-Нова униформа и тоа не било каква туку капетанска, црната коса пораснала мускулите се напнале ама сеуште го носиш истиот стар меч.

Мене пак не ми се верува дека твојот меч е Господаровиот, а новите руни изгледа дека се оние кои те направиле повешт.-се насмевнавме пријателски, подлактиците повторно се зграбија се прегрнавме и тргнавме кон дворот смеејќи се и радувајќи му се на моментот....

Но кога стигнавме во дворот смеењето престана.Младиот дворски лекар се беше отрул.Пробал да го репродуцира имолот барајќи бесмртност и направил некаков отров, кој го испил.Го отфрли животот кој веќе го имаше барајќи бесмртност, како што многу луѓе и во моментов прават.Додека го изнесуваа од палатата на носилата, му го здогледав лицето, лице на кое имаше некаков израз на несигурна надеж и нестрпливост помешана со грчот на смртта...размислував...

Некои дури и го трошат целиот свој век во таа потрага, наместо да го оджиveат својот дел од вечноста.

Воопшто не ми беше жал за тој младич бидејќи пред се беше завидлив и себичен, но којзнае дали смртта му беше соодветната казна....

Луѓето умираа и се раѓаа исто нормално колку и Ген-жините, единствено уште еднаш се потсетив колку е смртта блиска и лесна...и колку се слаби суштевствата во однос на природата и нелуѓето во животот.

Токму поради таа несигурност, јас и Ена дојдовме до цврсто решение.Никогаш повеќе не смееше да бидеме разделени.Тоа би било премногу за обајцата.

Решивме да се земеме.

Не ми требаше долго размислување околу таа одлука, а ионака за Ена бев единствениот како што беше таа единствената за мене.

Кога и да е многу малку зборував за Овтсбор и времето пред моето појавување во храмот-планина бидејќи го сметав тоа за неважно.Иако тоа беше зад мене сепак ги памтев девојките за кои се залажував дека вистински ги сакам, кога чувството поминуваше после одредено време.Кога се потсетив дека негогаш одамна во храмот овие " љубовни авантури" му ги прераскажував на Гарон, ми се причини и дека дури во тој момент на сеќавање тотално се освестив колку вредеше Ена во споредба со сите тие девојќи.

А Ена...Ена беше пресреќна.Едноставно зрачеше од среќа до тој степен што наликуваш на самовила повеќе и од самата Сена.Можеби таа не беше вистинска Ген-жин самовила но за мене беше поубава и од најубавата од нив.Иако убавината беше само споредeн елемент...

Во врска со Сена беше доволна само една реченица:

Хал таа жена...таа самовила...дали...морам да знам...ќе ти простам но морам да знам...

Ена, Ена не, не, не во никој случај...Сена ми беше вистинска сестра...кога ќе сватиш дека те сакам само тебе и дека ниедна друга не ми треба до крајот...-слушајќи ги тие зборови таа едноставно се насмевна во солзи.

Ако нешто можеше душевно целосно да ме исполни тоа беше обостраната радост и среќа.

Тој период од мојот живот беше најубавиот.Можеби некој друг ќе копнееше по текот на мојата животна река од авантури, преживувања и доживувања...но се што сакав да постигнам го добив.Бев до најблиските, Ена се потпираше на моето рамо...деновите ги поминував со мојот најдобар пријател и брат кој го подучував за вештините на древните...

Се сеќавам само како повремено навечер ќе се симневме до Пристаништето и ќе заглавевме во некоја од крчмите каде се собираа рибарите.

Опијанети од се какви не пијалоци се орасположувавме на звукот на свирачите чија вештина за народната песна ги донела од нивните села до Капитолот и до дворот.

Кога Гарон ќе испиеше премногу обично заглавуваше со некоја проститутка...а пак тие му се нудеа и бесплатно бидејќи беше очигледно дека одамна ги беше посетувал.

Кога во најголемото пијанство го чекав Гарон пушејќи некакви опојни билки на пристаништето една од нив инсистираше да ме однесе со неа во најблиската гостилница.

Но иако никој не гледаше, иако никој немаше да дознае јас немаше да си простам ако ја послушав и затоа едноставно ја одбив.

Но таа продолжи да навалува се додека не го извадив мечот.

Можам само да замислам колкав страв осети таа кутра девојка во тој момент кога како пијана будала претпазливо и прецизно се размавтав со мечот од немоќ за зборување.

Не сум сигурен дали тогаш глумев гнев или навистина бев гневен но знаев: помислата дека поради таква глупост би можел да ја изгубам Ена ме потсети колку ми е таа важна.

Тоа утро кога изгреваше сонцето предходеше некакво синило, од типот на мојот син пламен.

Заборавајќи на Гарон покрај бреот ја донесов Ена.Можеби и и"  пречеше тоа што на студот излезе по ноќницата и топлата бунда но набргу незиното негодување исчезна.

Седевме прегрнати на дрвениот док гледајќи го изгрејсонцето.

Водата беше побистра од било кога и зелените треви полни со пијавици се гледаа јасно.Шетавме некое време покрај брегот, а на површината на пробирната вода играа секакви мушички и комарци.Навистина беше претерано студено кога пијан и наоблечен можев здраво да го почувствувам студот.

Се сеќавам само каков беше Гарон кога се појави на плажата.Очигледно пиењето го продолжил и во текот на ноќта, а можеби и тргнал уште некоја голта на излегување.

Дури со сигурност можев да го потврдам тоа со оглед на неговото поднесување на алкохолот.Додека се тетеравеше лево-десно, натаму-наваму двапати се струполи на мекиот но за жал влажен песок.Единственото смешно нешто беше што се движеше со раскопчани панталони и без една чизма тотално несвесен за тоа, а и притоа го задржуваше војничкото држење самоуверен дека никој не го приметува неговото пијанство.

Бидејќи и двајцата и бевме интересни Ена не задеваше колку што можеше.Се сеќавам дека престојниот ден го поминавме во кревет станувајќи само за јадење и потоа продолживме со спиењето.

Губев рамнотежа смеејќи се на комичните ситоации кои ми ги прераскажуваа, истите кои во пијанството се изгубиле од моето памтење.Деаз дури и не прекоруваше дека се однесуваме како деца кога со Гарон и ги раскажувавме случките од пијанствата, но целото нејзино зборување беше иронично, бидејќи таа иако беше постара се сомневам дека имаше дури и помлад дух и од нашиот, а понекогаш и самата потпивнуваше.

Иако се однесувавме незрело тоа го правевме свесно и со никаква друга цел освен забава.

Но сепак алкохолот не беше предусловот за добро поминато време.Тоа беше само едно неважно, штетно опојно средство кое воопшто не ни беше потребно.Во тоа време поминувавме прекрасно во фамилијарните излети покрај брегот, ноќите покрај каминот игрите со малечкиот, дури и работите за кои очекував дека ќе испаднат досадни станаа посакувани...

Дворот го запознав толку добро што дојдов до откритие дека луѓето се корумпирани преку самата функција наследувајќи ги лошите особини на предходникот.Во таа насока немаше никаква надеж без оформувањето на моралната самосвест, но сепак кога ќе се најдев во вакви размислувања тогаш ми изгледаа неважни и непотребни, бидејќи буквално целото мое внимание беше свртено кон мојата вереница...кон единствената...за вакво време умиравме обајцата....

Писмо од Мајсторот на Ах-гатите неговата височест Ладио Лагар

Ми се чини дека поминаа неколку циклуси пред целиот тој рај да сврти во тотално друга насока на среќа и несреќа.

Тоа беше на денот што следуваше по една од неспаните ноќи.Се сеќавам дека Гарон беше заспал со рацете прекрстени на масата, додека јас се бев зазјапал во некое непотределено место.Дури и самото мое зјапање ме потсети на Ладио и неговите занеси...пред мене се појави човек во црна свила.

Бидејќи погледот ми беше заматен не бев сигурен дали сонувам или не се додека не ја допрев хартијата, а човекот проговори:

За вас, писмо од Мајсторот на Ах-гатите неговата височест Ладио Лагар.-црнилото се поклони при врачувањето, но кога повторно го кренав погледот веќе немаше никого.Кога моите очи одеа по текстот напоредно ми се провлекуваше тенка насмевка по усните.Почекав со Гарон да стигнеме назад во Палатата за да го прочитам краткиот дел од пораката наменет за сите:

Советникот ќе ве донесе во храмот-планина заеднички да го прославиме Празникот на Радоста и тагата на синиот пламен низ голема гозба а воедно стои и мојата покана вашата свадбена прослава да биде овде.

Нејасните работи и нелогичните заблуди ќе ти бидат објаснети при нашата повторна средба.-Ладио Лагар секогаш беше краток, прецизен и конкретен во она кое го зборуваше.

Тој дел од писмото беше краток да, но дури и тоа отвори широки и долги прашања.Од другата страна стоеше порака во руни која ја занемарив сметајќи ја за заштитен знак.

Но како тоа " храмот-планина" стои и како Ладио знаеше дека свадбата сеуште не е направена??

Или пак од каде знаеше дека воопшто сум ја нашол Ена?-незнаев, но со нетрпение го очекував исполнувањето на неговото ветување за објаснение.Како во мене да живееше некое суштевство кое се храни со логика и не се смирува се додека не се најде вистинската храна.

Но на моја среќа или несреќа тогаш тоа суштевство дотогаш не најде ништо дури ни за глодање.

Фелонт зар храмот-планина сеуште стои?-тоа беше првпат да се повратам кон минатото по враќањето во Капитолот.

Секако Хал, заминуваме задутре тогаш...-ме тупна по рамото, одржувајќи блага насмевка на лицето.-не сакаме да го пропуштиме празникот нели?

Да секако, секако.-одговорив вртејќи се на друга страна.

Останатиот дел од пораката беше наменет само за мене.Пишуваше дека од огромна

важност е да му го донесам на Ладио Лагар истиот имол кој го пренесов во шуплината од Господаровиот меч.Дури и во глувата ноќ оттрчав до куќарката на Ах-гатот и го најдов имолот во истиот сад во кој го префрли Ладио кога првпат влегов во куќарката заедно со Сена. Дури и кога Ена во нашиот кревет ме запраша што е тоа што ме мачи одговорив едноставно " ништо" , а на суштевството гладно за логика му кркореа цревата повеќе од било кога...

Изгледа дека бев осуден да патувам на сите можни начини.Но ионака тоа ми се допаѓаше и не ми пречеше.

Заминувавме сите заедно јас, Ена, Гарон, Фелонт и Деаз со малечкиот како едно големо среќно семејство.

Зар одевме во храмот-планина?-јас бев најзачудениот од сите нив но другите се однесуватоа враќање да беше нормална работа.

Може да се рече дека тогаш Гарон најдобро ме разбираше поради чувството за нашето потекло и враќањето кон нашиот вистински дом иако и Фелонт не беше далеку но изгледаше дека годините го направиле фригиден кон такви чувства.

Фелонт рече дека патувањето нема да биде подолго од неколку часа...

Фелонт, како ќе патуваме тогаш?-прашав љубопитно.

Ќе летаме...-се насмевна. Одпрвин мислев дека се шегува но подоцна сватив дека беше крајно сериозен.

Патуваме со воено летало на морнарицата, а со него ќе управува лично полковникот Тор-уато ним.-објаснуваше Фелонт.

Незнам зошто но воените летала сепак спаѓаа во морнарицата.На крововите од секој здграда мируваше по едно огромно метално летало во вид на правоаголна призма со диск во вид на чинија во која беа кабините за патници или екипаж.Чинијата беше поставена вертикално во средината на призмата.

Незнам само како можеше нешто толку тешко и со толку неаеродинамична форма воопшто да лета.Но кога си спомнав за Шумската Газела...таа беше огромна метална галија која не тонеше поради својата тежина туку пловеше побрзо од секој друг брод.Морам да признаам дека таа помисла и малку ме утеши во однос на летот.

Уште повеќе ме изненади тоа кој всушност беше полковникот Тор-уато ним.Иако не го познавав воопшто многу добро го запамтив лицето на тој Ген-жин и покрај полковничката униформа.Тор-уато ним повторно истапи и клекнувајќи на колена пред мене како оној ден во толпата но овојпат проговори низ поклонувањето:

Во ваша чест пресветол.-тоа беше првпат одблиску да се соочам со Ген-жин кој немаше лице воопшто слично на човечкото.Беше апсурдно кога од таа уста и од тоа лице ќе излезеа разумни зборови.

Тоа беше нашиот пилот.Гарон едноставно ми намигна кога седна на копилотското место.Како да го криел тоа и наместо да се пофали со зборови го прави тоа со дело.

Држејќи ја Ена во мојата прегратка, заедно зјапавме низ прозорот од предебело стакло се додека дворот и Капитолот не се смалија како мравјалници под чадот кој излегуваше од огромната гломазна метална летачка призма.

Над чисто море сме потполнику.-зафатено изусти Гарон додека сериозен чепкаше по контролите.

Потврдете соодветна висина...

Над соодветна висина сме!

Капетане ослободете ги вентилите и пристапете кон расклопување на призмата.-изговори Ген-жинот.

Вентилите се ослободени расклопувањето е во тек.-двајцата беа толку усогласени што беше повеќе од очигледно дека и порано го правеле ова.

Следејќи го разговорот на пилотот и копилотот за малку ќе испуштев да го видам палењето на погонот за забрзување.Од надворешната страна на прозорците се спуштија тешки метални капаци кои ја затемнија кабината.

Сите почувствувавме некаков пресилен тресок кој не залепи за подот а уште во наредниот момент се движевме со неверојатна брзина во за мене непозната насока.

Штотуку ја отфрливме призмата со цел да достигнеме максимална брзина....призмата е сега досега на морското дно далеку од овде...моментално патуваме во чинијата...-звучеше како кога возрасните им објаснуваа некои работи на своите деца.

Очигледно дека Тор-уато ним беше доверлив.Уште од почетокот го знаев тоа, само од начинот на кој со огромен степен на самодисциплина го управуваше леталото без да зборува за странични работи, просто се гледаше дека овој Ген-жин напорно работел за да ја заслужи својата функција.

Владееше потпона тишина.Веќе не се слушаше шуштењето на воздухот однадвор, се што можеше да се чуе беа звуците кои доаќаа од и во кабината.Стануваше се поладно и поладно се додека на Гарон не му беше наредено да ја " подеси нормалната термичка состојба" кога се" се поврати на тотално удобно ниво.

По неколку часови на нестрпливост мирно слетавме преку " вертикално маневрирање" како што го нарече тоа потполникот Тор-уато ним.

Директно од леталото од кое остана само чинијата излеговме влегувајќи во некаква соба со бели ѕидови слична на Собата на Кафезите но само што немаше никакви кафези.

Излегов последен и забележав како Гарон за прв пат го запознава мајсторот на Ах-гатите Ладио Лагар. Ладио беше исто толку непроменет колку што остана непроменето неговото сериозно лице кога ни се сретнаа погледите.Тој ми пристапи:

Нека Празникот на Искреноста остане вечна радост.

Овојпат не ти пристапувам како на ученик, или пророк или пак само како на пријател туку како на претпоставен.-клекна пред моите нозе, а јас едноставно му ја прифатив подлактицата заробувајќи го во пријателската прегратка:

Пријателе, учителе...поминаа неколку циклуси, а како да се немаме видено со години и години.

Поминаа многу повеќи и од години Хале, но ќе ти објаснам по свадбата бидејќи сега...сега е време за веселба.-се насмевна.

Незнаев што мислеше преку тоа но сепак верував во правилноста и праведноста на неговиот суд и мислење.Кога ја напуштивме просторијата, Ладио Лагар остана насамо да поразговара со потполникот Тор-уато ним.Ги паметам бавните климања на неговата глава додека внимателно го слушаше...

Свадбата

Не ми се веруваше...храмот...како воопшто да не бил уништен...едноставно по се што доживеав неможев да поверувам дека сум на тоа старо место.Чувството се комплетираше кога сите се облекоа во наметките од црна свила под чии превези можеа да се забележат само очите.

Кога бевме спремни, Лаудио не поведе низ лифтовите до главната трпезарија која беше празна.

Уште задутре изутрина почнува прославата за Празникот, а воедно и за вашата венчавка.-се насмевна кон Ена.

Млада убавице само кога би знаела колку болка се насобра во неговото срце поради тебе...а гледам имало и зошто.-продолжи тој.

Кога понудив да му го дадам порачаниот сад полн со имол тој инсистираше да го чувам во мене некое време.Му го доверив на Гарон, а тој прифати.

Таа вечер сите преспавме како заклани, мора да беше од летот, дури и не стигнав да ги видам " старите места" .Во секој случај ритуалите на венчавката беа чудни, некои од нив дури и бесмислени.Едно од правилата беше мажот да го помине денот бес гледање жени а жената бес гледање мажи, бидејќи не смееше да ни се сретнат погледите тој ден.

Но далеку од моите огромни очекувања тој ден помина во чекање и некаква кратка вечерна забава која се претвори во седенка бидејќи според обичајот музиката и пиењето не беа дозволени.Така и испадна, но сепак не може човек а да не ужива во Гароновото друштво без разлика во каква и да е атмосфера.Не беше лошо, повторно зборувавме како некогаш но овојпат не бевме сместени во малото собче со кревет од слама и камени ѕидови без прозорци.Седевме во некоја пространа одаја за почесни гости, а синиот пламен блескаше во мракот.Ладио Лагар и Фелонт Лагар беа зафатени околу организирањето на прославата на Празникот на пламенот.Без разлика колку и да бевме физички променети колку и да бевме погорди и поугледни само поглед беше доволен и пак да станеме старите-млади философи.Мојата ергенска вечер беше буквално целоноќен муабет.Имавме големи планови за иднината, Гарон и јас....по моите зборувања за оформувањето на семејство дури и Гарон посака да биде на мое место и имаше некоја потреба да ми вети дека нема засекогаш да остане со проститутките, но оправдување наоѓаше во тоа што сеуште не ја нашол вистинската. Што се однесуваше до Ена тој ја сакаше како сестра и тука немаше што повеќе да се зборува.Може да се рече дека Гарон понекогаш гледаше на жените како на предмети, не поради тоа што го размислуваше туку поради начинот на кој постапуваше со нив.Во суштина со Ена секогаш беше љубезен и искрен на ист начин како и со мене, како И со сите пријатели.Морам да признаам дека додека бев во Овтспор и јас бев своевиден Гарон Фи-азалан, а девојките моите проститутки.Но наоѓајќи ја Ена сватив дека тоа однесување било крајно погрешно.Најдобро беше да се прави вистинската работа.Да се сака една жена.Да се живее како што треба.... ако тргнев надвор од тоа уверување немаше да остане многу смисла...

Иако воопшто не заспавме утредента бев свеж, заветот на Ергенската вечер одмина со почетокот на денот.Ме упатија кон Бањите и од рака на рака во текот на утрото ме

спремаа за церемонијата.На крајот кога натокмен и дотеран се сместив во една чудна фотелја со рогозина се појави Деаз.Беше сериозна и седна на другата фотелја наспроти мене:

Правилно би требало да ги знаеш ритуалите однапред, но ионака ова не прави голема разлика.-отвори некаква книга со кожени корици и пожолтени листови и почна гласно да чита:

Бракот се прави во чест на младите и во чест на нивната светла иднина.Во оваа церемонија се забранети доверувањата на заслуги на божевствата.Бракот не се прави ни за гостите бидејќи на тој ден еден за друг постојат само мажот и жената, како што ќе постојат до крајот на животот.Се почитуваат следните ритуали:

Свесноста за самоволното стапување во брак, се постигнува во утрото на лицата на светлината...-Деаз ја затвори книгата со кожени корици напоредно со затворањето на нејзините очи.

Кога ги затвори очите прозборе:

Сега е утрото на лицата на светлината.Штом ќе влезеше на Гозбата покрај сите луѓе нема да постои никој освен таа.Каде и да се движиш ќе се движиш кон неа...пријателите ќе те довикуваат но никако не го тргај погледот од нејзините очи...-Деаз продолжи и ми ги објасни сите ритуали на ист начин како што ги запишувам овде.

Кога веќе се ми беше разјаснето умот ми беше полн како и срцето, немав никаков проблем или противење во однос на брачните ритуали дури и ми одговараа какви што ми ги раскажаа.

Косата ми беше навлажнета со некави мирудии и уредно врзана и потскратена на краевите но врзаниот дел сеуште ми паѓаше под рамената преку грбот.Бев облечен во бело рамно-испеглано одело чиј горен дел завршуваше во затворена крагња со страничен засек, наметката од црна свила се простираше по левата страна додека оддесно се откриваше Господаревиот меч, а под рамните панталони светкаше површината од новите офицерски чизми.

Морам да признаам дека никогаш сум немал потреба ни можност да се дотерувам, сета потребна убавина ми зрачеше под скромните обични алишта каде чукаше срце со совест почиста и од најчистиот костум.Можеби и затоа ми падна многу чудно кога не се препознав во огледалото.Гледав друг човек, нов човек....но очите му беа темни а дланките рапави како и моите...а лузните на лицето не можеше ништо да ги избрише...

Како таков влегов во Главната Дворана.Празникот на искреноста се славеше низ огромната соба, ако тој недоглед од поставени маси можеше да се нарече соба.Луѓ ето веќе играа и пееја тотално не обрнувајќи внимание на свадбата.Тоа беше нормално во храмот планина.Насетив дека во истовреме се прават и уште неколку свадби...но не бев тотално сигурен во тоа чувство.

Следејќи ги ритуалите на венчавката се почувствував како добитокот кој го гледав во Овтспор.Го искористив времето што ми преостана пред да се појави Ена и набрзина ги одмерив присутните, имаше толку непознати а некои од нив дури и ги беа оставиле превезите преку лицата.Скоро сите беа присутни, Ладио Лагар стоеше во истата облека во која ми се појави кога прв пат го видов, а до него беа Фелонт и Деаз со малечкиот заедно со новиот пријател ген-жинот Тор-уато ним.Гарон беше малку чуден и здрвен во држењето, но сепак криењето на возбудата беше полесно за него

отколку за мене и само можев да се замислам колку вкочането изгледав јас.

Ритуалите се одвиваа на под од бел метал во вид на кружна плоча...пред да влезе Ена немаше никаква музика ништо не се промени туку кога едноставно се појави целата околина занеме.Салата беше огромна и бледо памтам дека слушав довикувања, но јасно запаметив нејзината белина.

Како некаква тажна пријатна остра музика се брануваа движењата на нејзиниот бел  венчален фустан украсен со тантели и везови од бел метал.Фустанот беше само надополнување на нејзината убавина и усогласеност во хармонијата на движења.Преку нејзинот лице имаше бел мрежест превез а нејзините црни очи беа во екотот на контрастот.

Каде и да се движев се движев кон неа ...иако стоев во место, пријателите довикуваа но не го тргнав погледот од нејзините очи....Ритуалот беше таков што кумот кој венчаваше стоеше над нас додека ние клечевме на белиот метал држејќи се за раце и зјапајќи еден во друг.

Гарон како кум требаше да помине час во стоење.Стоеше над нас во полна унифома и практицираше воена стрпливост.Утрото на лицата на светлината беше час на искушение,час на вистинската љубов и нејзините тешкотии.

Ритуалот наложуваше едночасовно гледање на идниот сопружник со цел за стекнување на тотална свест и надминување на срамот, искушенијата...Во текот на тој полн час како да ја видов иднината на нашиот брак, имаше време кога изразите се менуваа кога настануваа грчеви од непознати причини и како да ја проживеав целата иднина во тој полн час на љубовта и беконечното гледање.Безусловната љубов симболизирана преку немиот говор на изразите лицето, игрите на очите и рацете кои се држеа цврсто без да се испотат....

Колку и да беа варијабилни изразите насмевките не искрсна се до крајот на " Утрото на лицата на светлината" .Незнам што правеа другите гости за време на тековниот час а и воопшто не ми ни беше грижа...како само прскаше синиот пламен во нејзините зеници....

Ритуалите запишани во безименото книгиче со кожени корици кое го поседуваше Деаз се спроведуваа како што се спроведувале одамна.Самиот чин на венчавање се состоеше во спојувањето во едно цело.Јас и Ена и пред а и без свадбата одамна бевме постанале круцијалните органи на таа целина која неможеше да диши без засебните делови.Ако се одземат засебните делови на едно нешто тоа не постои како истото туку како нешто друго.

Љубовта насекаде не ќе постоеше без нас бидејќи ние ја создадовме.

Разменувањето на поклони и завети го симболизираше спојувањето во таа целина.Поклоните поминуваа низ рацете на кумот а заветите низ неговите уши.Порано обичајот бил поклоните да бидат прстени но иако добив рамен прстен од бел метал наместо прстен мојот подарок беше она кое ми го даде Ена кога првпат ја видов.Тоа беше рамниот дискот-медаљон потопен во басенот на древните...истиот благодарене на кој им го подарив синиот пламен на древните кога им се оддадов...

Мојот завет преставуваа истите зборови кои ги чув кога таа првпат ме сретна: " љубов, врати ни го пламенот повторно"  но таа не ги дозна тие зборови а ниту јас нејзините бидејќи тие останаа во катчињата на Гароновиот ум таму каде што се складираат тајните.

Потврдата на заветите ја запечати бакнежот.Бакнеж кој го означуваше крајот на ритуалите и почетокот на свадбената прослава.

Расположенито дојде уште поприродно и ненадметнато бидејќи и во текот на ритуалите Гозбата на празникот на тагата и радоста на пламенот беше одамна во тек а ние само се слеавме во прекрасната атмосфера.

Трпезата беше полна со јадење како што беа стомаците празни, а пиењето лизгаше низ песната која се одлепуваше од градите.Ги чувствував погледите кои ни се восхитуваа на среќата на ист начин како што неприметно ги дослушнував шепотењата на средовечните непознати жени под превезите.Паметам дека пред години и години на истиот ден се чувствував така како тогаш.Само ја гледав Ена.Уживав да ја гледам како зборува со другите и како се шегува со постарите.Беше млада, отворена, слободна и неодолива.Морам да признаам дека можеби и ќе бев донесен до лудило ако нејзината лубов не беше возвратена.Но тоа беше невозможно.Лубовта мора да биде обострана за да се нарече лубов, инаку можеме да ја наречеме опсесија или нешто настрано.Иако ја имав покрај себе мислев дека бев опседнат со неа до крајниот степен на себичност, но тука не постоеше такво нешто бидејќи љубовта беше возвратена.

Лажниот Волшебникот и неговата Магија

(Гозбата и светлината на празникот на искреноста)

Изумив за празникот и помислив дека целата хала непознати се собрани во наша чест.Тогаш незнаев дали тоа е поради празникот или поради нешто друго но сега знам....

Пијаните гласови и извици се ширеа и дури ширеа страв од хаос.За внесување на уште повеќе светлина на прославата во средиштето на халата настапуваше некаков Волшебник.Набрзо го привлече вниманието на сите присутни и сите усти беа занемени од грчот на чудење.Пијаните мислеа дека тоа им се причинува од пиењето но трезните не можеа да најдат утешително објаснение.Дури и најинтелегентните и највообразените лица зинаа гледајќи го човекот во црвена наметка и стап лебди благодарение на своето мрморење и движената на рацете.

Настапот го проследив со насмевка, како да знам нешто повеќе од другите иако да ме прашавте како го прави тоа тогаш немаше да знам да ви објаснам но немаше да го прифатам тоа како чудо.Имаше извици на воодушевување додека од скапоцениот камен кој светкаше на врвот од магепсниковиот стап се разблескаа молњи низ целата хала, но тие зраци не беа проекции туку вистински го чувствував нивното присуство и пецкање на кожата.

Буквално не можеше да се објасни кога од неговата уста излегоа топли ветришта а тој полета во спротивна насока превртувајќи се во воздухот.Морам да признаам дека бев фасциниран од настапот на овој сериозен црноманест човек со кадрава коса и обетки по носот ушите веѓите и усните чиј глас можеше да ечи со огромна силина влевајќи страв.Викаше толку гласно што не се ни разбираше што зборува.На крајот од настапот полета кон средините на четирите страни на халата и се поклонуваше над рацете кои громоносно ракоплескаа.Случајно-како што помислив тогаш-се поклони директно пред мене.

Но тоа не беше самиот крај на настапот.Ва Монт Палан Ена имаше свои правила и закони кои не дозволуваа работите да останат необјаснети или непротолкувани, со цел присутните да не се свртат кон суеверието.Следствено " илузионистот" , Волшебникот беше должен да ги " објасни" своите " трикови" со цел да не бидат протумачени како измама.Изгледа дека и покрај фактот што тој беше тотално свесен за тоа самиот чин на тоа образложување го упропасти.Летна повторно во средината на просторијата и аплаузот повторно се разори низ редовите на присутните кои очекуваа продолжување на настапот.Но одеднаш кога лицето му стана буквално " обично" и кога ги симна обетките аплаузот полека замираше....

Ова е прв настап на кој сум приморан да ги откријам моите тајни...-тој беше прегласен но гласот му беше попискав.

Конечно дури и ми е смачено од ваков живот.-воздивна во мртвата тишина...а потоа се раскопча:

Оваа огрлица е направа наречена микрофон, благодарение на која можам да зборувам гласно додека " звучниците" успешно камуфлирани во ѕидовите уште пред прославата.

Летам благодарение на...-ја одврза наметката која се слече од неговиот грб откривајќи некаква метална конструкција од која бесшумно излегуваше црвено обоен воздух.-..." антигравитациониот ранец" се произведуваат на другата страна....

А овој стап, не е воопшто стап туку е вид на електрода поврзана со батеријата на антигравитациониот ранец додека грмотевиците беа " статички електрицитет" ....-продолжи да објаснува објаснувајќи ги и термините кои ги беше употребил како и нивното потекло.

Знам, ќе речете каде е тука мојот труд ако се ова сум го склопил од готови предмети?

Но наместо одговор јас ви давам прашање: Зар навистина ќе мислевте за мене како што мислите сега да не ја образложев мојата магија?

На почетокот помислив дека со ова се упропастил и дека оттогаш ќе го сметаат за кловн а не за некаков моќен човек.Но настапот беше неверојатен а уште поголема магија беше неговата искреност за која беше неизмерно награден...полека почна аплаузот повторно да оживува, слабото ракоплескање се претвораше во клокотење, клокотењето во удари а ударите во грмотевици.Последниот аплауз беше најсилен и укажуваше многу повеќе почит и воодушевување одошто аплаузите во текот на настапот...

А славењето продолжи и Волшебникот беше само еден обичен смртник кој им дозволуваше на луѓето да ја испробаат неговата опрема...можеби ако не ги објаснеше своите дела и ќе го прогласеа за вистински Волшебник како што подоцна раскажа дека му се случувало порано.Но јас бев обземен од друг вид на магија.Но мојата магија дури и научниците и Ах-гатите ја сметаа за магија, бидејќи таа не беше лажна и не се засноваше на трикови.Бидејќи таа беше единствената необјаснета магија.Сите ја нарекуваа љубов.Сеуште беше денот на мојата венчавка.Во споредба со љубовта дури и настапот на овој лажен волшебник изгледаше бедно, бидејќи преку неа можеше да се биде во облаци бес " антигравитациони ранци" и да се вика на сиот глас бес некакви " микрофони" ...Можеби во моментите на неговиот настап и посакав да бидам како Волшебникот но сфатив дека мојата " магија" беше помоќна од неговата, а бев пресреќен што таа беше посветена на едната и единствена жена која бесусловно ја заслужува...

Барајќи го вистинскиот Господар

Празникот на искреноста помина, а со него и мојата свадба летна во вртлогот на времето.Се сеќавам дека одамна на овој празник синиот пламен добиваше беличаста боја но овој пат ништо не се случи.Тогаш не знаев зошто е тоа така.Можам да речам дека тогаш се" си беше дојдено на своето место да не ми заскитаа мислите кон минатото и сеќавањата на мојот вистински Господар.Каде беше тој? Можеби е мртов, одамна...којзнае.-си реков.Како и да е изгледаше дека Ладио Лагар беше единствената личност која можеше да ми ги одговори овие прашања.Но не го запрашав од две причини, првата беше што несакав да го навредам а втората беше што делумно и сам посакав да го најдам белокосиот Господар.

Ена одам да ги разгледам собите, предолго помина откако сум зачекорил низ нив...- и реков набрзина на излегување, а таа ми се фрли во прегратката и страсно ме бакна.

Дури тогаш се свестив за фактот дека од кога пристигнавме во храмот-планина воопшто не ме засегнала носталгијата се до тој момент.

Врати се брзо...-изговори таа.

Нема долго да се задржам.-одговорив рефлексно низ насмевка.

Од тој момент се префрлив во мојата самотна прошетка низ Ва Монт Палан Ена.

Ништо не беше променето, сеуште врвеа замаскираните души по ходниците и по дворaните...Големата Библиотека исто така не беше променета освен што и преку денот беше преплавена од Ах-гатите кои се смешкаа, единствената промена можеби беше само во собата на кафезите во која сега имаше други животни но го немаше еднорогот-убиец.

Интересно беше она кое го затекнав во Арената.

Влегувајќи внатре се соочив со глетка која порано само сум ја сонувал и видел многупати.Откако животот ми се претвори во кошмар се што можев да правам беше мечтаење по убавите соништа.Тоа беше глеткатана младите луѓе чии лица под црните превези се напрегаа под тежината на шипките кои ги заменуваа идните мечови.

Некој ги покажуваше вежбите на бината-олтар зад која гореше огромниот син пламен.Но тој човек имаше превез преку лицето...па мојот вистински Господар никогаш не носеше превез.-делумно се разочарав.Сепак држењето му беше слично како и Господаровото а и движењата оддалеку асоцираа на неговиот флуид.Чекав да завршат вежбите надевајќи се со целото срце дека тоа тој.Додека посматрав одстрана случајно го тргнав превезот откривајќи го лицето полно со возбуда.Очигледно тој чин предизвика возбуда кај другите присутни но тоа беше возбуда од друг карактер.

Што правиш лудаку!!-се сепнав бидејќи уште не ми беше што сум направил толку лошо. Ги прекршуваш правилата! Покриј го лицето!!-ми викаа двајцата најблиски младичи подрипнувајќи.

Го скрнавиш храмот!!-тие извикувања го повлекоа вниманието на присутните, кои почнаа да застануваат на страната на младичите.

Арената беше така направена што звукот се пренесуваше како под мостовите и сите можеа да чујат што се случува.Можеби и таа младина ќе ме исфрлеше ако човекот од бината не застанеше во моја одбрана наредувајќи тишина.

Не заслужуваш да бидеш на ова свето место!!-толпата пофторно се оформуваше.

Своите ме напаѓаа мене и моето потекло како и мојата слобода.Додека зборував гледав право во нивните бесни очи и им се обраќав директно како да зборувам со еден човек.Ме приморaа на борба но овојпат оружјето беа зборови:

Какви невистини ве научиле.Зар ова не е место на слобода ?

Да но превезот не смее...

Многу добро ги знам правилата!-го прекинав. Правилата кои сте ги земале за вистина.

Ова е место направено од луѓе и за луѓе, а не луѓето за него...како симбол на слобода

и вистина никој не смее да биде ограничуван.

Одиш спроти учењата на нашите господари!-ме обвинуваше простиот ученик.

Апсурдно е дури.Учите за слобода а се покорувате на господари.

Тогаш од каде знаеш какви се нашите Господари?-одврати тој.

Гледајќи ве како скокате во нивно име.

Со секое почитување господине...-ми истапи еден од нив.-вратете го превезот на лицето и излезете...ајде...

Ќе ве научам на вистинско почитување лицемери!-кога се свртев кон него доби таква шлаканица што неговото слабо кофчесто тело гласно плесна на металниот под прекриен со пустинска песок.

Кој си ти кој доаѓаш да судиш на ваков начин? Која е твојата цел?-извикуваа.

Кога толпата се приближи премногу блиску го извлеков мечот од кориците а белиот метал кој никогаш не се остреше а секогаш остануваше поостар и од најострото сечиво, заблеска на синиот пламен како сина ѕвезда.Тоа го привлече вниманието на целата Арена и сите очи беа свртени кон мене додека го држев сечивото високо во воздухот сите убаво да го видат.Тие не знаеа дека сум ги одминал одамна...со мечот го повикав заслужениот афторитет.Знаеа дека само нивниот учител има таков меч и сигурно претпоставија дека сум некој важен човек, како што е тој важен а тоа што беа почетници уште повеќе ми дојде во прилог.Кога го вратив голото сечиво во корицата продолжив да зборувам:

Нема да ве прекорувам ниту да ве осудувам туку ќе ви кажам како да постапувате.Храмот-планина е место на слобода, правете што сакате и што ви е по волја.Но не го засегајте туѓиот круг на слобода.Тргнете ги превезите ако сакате искинете го црнилото и облечете се во бело не го сметајте тоа за скрнавење на традицијата туку само сметајте ги новите промени кон подобро за идна традиција.Не е тоа никакво лицемерие.Опуштете се од себе и ќе осознаете дека не е толку страшно и тешко како што мислите сега.Работете за себе, не е тоа никаква себичност.Ако во ова место на најголема слобода каде имате чест да бидете тука каде е најлесно не можете да се ослободите, тогаш како сакате да бидете слободни во душа ако ве затворат и во најтемните влажни зандани каде искушението е најтешко?

" На такви места ќе наидувате" во животот и тие се неизбежен дел од патот но најважна е вашата верба, вашата волја бидејќи само тие се потик за активноста и дејствувањето.За добивањето на ваквата Свест треба сами да се изборите со труд и без многу зборови. Зборовите одвлекуваат од трудот, а трудот е Свеста. Полесно е кога се мачите со трудот одошто без него.Научете се да не одложувате...

-по говорот ја наведнав главата во поклон и ги затворив очите.

Се што можев да слушнам беше пуцкањето на големиот син пламен кој стоеше на бината-олтар.Тие звуци се претворија во шушкање, шушкањето во шепотење... шепотеа...

...Господарот го тргна превезот...

Господарот го тргна превезот.

Господарот го тргна превезот!-се чу осамен аплауз кој очигледно потекнуваше од оној кој го нарекуваа господар...аплаузот се прошири по целата арена полна со луѓе без превези...

Го кренав погледот.Тоа беше тој иститe бледо сини очи и истиот лик.Тоа беше човекот што го барав.Да, со сигурност си потврдив.Но неговот лице не беше старечко или набрчкано а неговата рамна долга коса беше црна и оддаваше син одсјај поради пламенот кој гореше зад неговиот грб додека стоеше на олтарот-бина.Тоа беше Господарот.

Тагата на синиот пламен

Сеуште го носев Господаровиот меч.Конечно му го вратив во неговите раце, воедно враќајќи ги и првичните вистини кои беа изгравирани на самата држка...а држката на тој меч беше држката на последниот меч што го допрев.

Благодарам за подарокот.-изговори воодушевено како дури и да не се сеќава на мене. Неможев да си објаснам зошто беше млад, можеби поради имолот или некоја слична супстанција...-така размислував тогаш-но сепак имаше нешто повеќе...

Го поканив во моите одаи, а тој прифати со најголема радост.Ми призна дека бил воодушевен од мојот говор и сакаше да дознае кој сум всушност јас.Тука се појави целата заблуда и збунетост а уште повеќе ме зачуди тоа што Господарот не можеше да ја препознае ниту Ена додека Фелонт, Гарон и Ладио неможев да ги пронајдам никаде.Затоа заедно со Ена му раскажавме за времето кое го имавме поминато...како и за времето потоа.

Токму кога Господарот по долго молчење сакаше да одговори почувствувавме земјотрес.
Тоа беше само мало тресење, но Господарот веднаш се исправи на нозе.

Што беше ова?

Незнам Хал, но не беше нормално.Инаку по се што ми го изнакажавте неможам а да не поверувам во вашите зборови.Покрај тоа веќе се убедив во вашата чесност Хал.Кажете ми...-но сепак не успеа да го доврши прашањето.

Низ вратата влета една крупна жена со превез преку лицето:

Господару имаме тревога, итно сте ни потребни во екваторот.Случајот е од огромна тајност.-погледна кон мене.Токму во моментот на тој поглед се случи вториот мал земјотрес проследен со некаков гласен удар.

Што се случува?-и се обратив на дебелата жена но таа изреагира како да не постојам избегнувајќи да ми одговори.

Хал мораш да ми веруваш пријателу....-изговори Господарот пред да излезе од вратата.

Земјотресите беа се почести.Дебелата жена ни порача да не излегуваме од одаите но сепак морав да ги пронајдам Гарон и останатите.Во ходникот полека се движеа луѓ ето.Пред мене се појави лицето на Ладио Лагар:

Хал, малечкиот син на советникот се загуби!

Гарон отиде по него, Фелонт и Деаз се на сигурно.

Ладио што се случува?

Незнам Хал.

Оди по Ена Ладио јас ќе го побарам Гарон.

Ќе ве чекаме кај военото летало, мора што побрзо да го напуштиме местово...-

изговори Мајсторот на Ах-гатите како да знаеше многу повеќе од мене.Но немаше време за прашања.Морав да го најдам Гарон.Земјотресите беа се почести и посилни.Моето талкање по бесконечните ходници неприметно се забрза во трчање.Исто како трчањето на распаничената толпа.А и како да не биде распаничена кога од тие земјотреси буквално се рушеа ѕидовите.Луѓето буквално газеа врз послабите кои останаа на подот.Мислам дека во најголемата паника толпата убиваше неконтролирано.Додека навираа трчајќи накај излезите и лифтовите кои водеа кон подземната железница јас како наспроти некоја река се пробивав низ нив.Се сеќавам дека ги проверив сите простории до кои можев да допрам, сите освен една.Просторијата која ми беше посебна по прославите, Големата Трпезарија.Токму кога ја ставив раката на рачката која ја отвараше дрвената порта се чу еден од дотогаш најсилните тресоци.Благодарение на мојата соземеност успеав да сигнам до таму.Но мојата соземеност не значеше ништо пред престојната гледка.Во напуштената хала беше малото детенце целото рамачкано во крв и имол.Токму донего беше Гароновото тело во полната добро позната униформа.Неговата глава беше смачкана под еден огромен камен паднат од таваницата.За малку не ќе ја изгубев свеста пред гледката.Имолот кој му го бев доверил на чување се беше растурил по неговото полу живо тело...неговото срце пумпаше крв а неговиот ум беше мртов под големиот камен.

Организмот работеше а крвта се пумпаше настрана, имолот го правеше своето но неможеше да го оживее Гарон.

А малиот син на Фелонт и Деаз не беше веќе истото дете.Бојата на неговата коса се беше затемнила како и неговата кожа но на неговото мало главче стоеше истиот лик.Неговата крв се беше помешала со Гароновата крв и со имолот, а раните му се беа затвориле.Гарон очигледно го спасил.Поради тоа мало дете Гарон е мртов.Поривот на чувства при губењето на најдобриот пријател, губењето на братот...во тој момент немав време за жалење, дојдов до малечкиот и морав да го извлечам до военото летало.Го земав невиното детенце во рацете и се упатив накај лифтовите.Буквален хаос...се рушеше мојот свет...буквално се рушеше...

Лифтот се отвори.Гарон е мртов, единствено тоа ми се вртеше во главата.Гарон е сеуште мртов, навистина мртов...не ми се веруваше...а другите ?

Што е со другите...со Ена?

Зар тие го преживееа овој хаос?

Забележав дека синиот пламен во ходниците доби беличаста боја...сега знам дека тоа беше поради мене...

# Проклетството

Лифтот ме однесе на местото каде што започна се" .Повторно се појавив на тремот на Храмот на вистината...

Не ми беше јасно.Тоа беше првата просторија која ја видов во храмот истата во која го запознав Гарон.Како и на почетокот во средината гореше синиот пламен а јас бев опколен од луѓе одевени во црно.

Пред мене истапи Господарот, неговото лице беше остарено а косата му беше бела.

Дојде времето кога се треба да ви биде објаснето височество.

Ги затворив очите обидувајќи се да ја задржам болката.

Слушам...-едвам процедив низ забите.

Знаеме се"  за вас височество.-искрска еден глас од мракот.

Овде ќе ви ги објасниме заблудите.-се јави друг глас.

Но најпрвин мора да ни верувате дека вашите најблиски се добро, дури и вашиот пријател Гарон.-се чу третиот глас.

Како е можно да знаете за Гарон?

Знаеме се"  пресветол.-со секоја нова реченица зборуваше нова личност.

Верувајте ни сите се добро.

Како да ви верувам кога го видов поклопен од камен паднат од таваницата?

Господару објасни ми?

Како?

Не ти треба Господарот пресветол.-гласот ми заличи како гласот на Сена.

Тука сте меѓу пријатели височество.

Верувајте ни височество.

Зошто ми се обраќате со " височество" ?

Вие сте новиот Суверен височество тоа беше предсмрттната желба на минатиот Суверен.

Зборувајте тогаш...-одвратив на крајот на нервите.

Жртва сте на универзумска аномалија под влијанијата на црната дупка која е отворена во соседниот сончев систем.Истата црна дупка која со својата привлечна сила пред векови ги одкорна парчињата од нашата планета кои сега ги нарекуваме месечини.Според нашите истражувања веруваме дека додека сте летале онесвестен во грабливката која ве донела до Ва Монт Палан Ена...пред да дојдете овде ве повлекла, односно грабливката била повлечена од црната дупка...каде и настанува пореметувањето на вашето постоење височество...универзумска аномалија...-заврши гласот кој беше претерано сличен на Ладиовиот.

Вашето тело патува низ времето на истите места.Знаеме дека ги сретнувате истите луѓ

е како помлади и постари а тие не се сеќаваат на вас па дури некогаш ниту вие на нив.

Се враќате во времето назад и одите напред.

Тоа ви се случува постојано.Незнаеме како и кога, но сигурни сме дека вие не можете да го контролирате тоа...сепак...сепак се сеќавате на се" ...

Благодарение на вашите сеќавања ви го пренесуваме ова знаење.

Што се однесува до сегашноста, вистина е дека вашите најблиски се мртви.

Не се вознемирувајте височество.

Повторно ќе ги видите височество.

Височество, височество...им се губеа речениците во мракот...како навистина да се грижат за мене...барем успеаја во својата покорност да ми го пренесат моето проклетство.

...со сигурност останав сам.

Храмот планина се распаѓаше а земјотресите беа игнорирани.

Што е тоа што ја уништува Ва Монт Палан Ена?

Воздушен напад височество...леталата од Капитолот се рушат во ѕидовите.

Но храмот ќе остане...нема да биде целосен, но ќе стои височество...

Вашето летало ве чека височество.

Каде одиме?

Во палатата во Капитолот височество.

Да одиме.-изговорив но бев далеку од тоа да се помирам со себе.

Суверенот

Луѓето од храмот никогаш не лажат.Затоа и ги задржав во мојата служба во дворот, колку што можев да останам во истото време. Доволно добро го познавав дворот и неговите манири.Го имав посетено во различни векови но како местото да влијаеше на новите и старите луѓе.

Со самото назначување на Суверен станав сопственик на недогледни површини земја, огромни пространства кои се простирале некогаш надвор од Капитолот а сега лебдат во вселената како 13есет месечини.Додека сеуште можеа ме упатија во просраноста на вселенета за која предходно немав никакви знаења.Дека постојат илјадници нови светови исто како што постојат илјадници нови градови надвор од Капитолот кој одамна останал изолиран поради збиднувањата.Но моето патување не е на други светови, туку во друго време.Најблиското сонце до нашето изумрело на денот на моето бегање од Овтсбор.Се претворило црна дупка која со својата сила ги откорнала 13 парчиња копно кои ги нарекуваме месечини...а ме привлекла и мене додека сум лебдел онесвестен во грабливката упатена кон храмот-планина...велат дека временските аномалии се карактеристични за тие црни дупки тие мртви сонца...но сепак не останав доволно долго во нивното време за да ми дообјаснат.

Од моето проклетство неможев да побегнам.Но Суверенот беше еден, истиот човек...јас...јас бев еден.Можеби неможев да избегам од времето но останав во темните простирии на мојата палата во средината на Капитолот.Тука го донесов синиот пламен...но овојпат немаше што да осветлува.Наоколу владееше бесконечниот мрак...темнина која ме апсорбираше во своето црнило.Засекогаш останав сврзан со таа темнина преку црната свила и темниот превез преку очите.Се што остана од синиот пламен беше сеќавање.

А мене токму тој ми требаше...

Ми зборуваа моите поданици:

Секој ви е потчинет висост...а вие сте непочинет пред ниеден од нас...вие сте единствениот кој е вистински слободен...слободен...јас...зар ова е некаква слобода? Зар човекот вистински станува слободен кога ќе се искачи на осамениот врв и кога ќе влезе во кожата на владетелот?

Годините поминуваа а времето наместо да ги лечи раните само ги отвараше...повторно и повторно...сите тие раскоши и задоволства кои можев да си ги приуствам како Суверен беа бескорисни кога ги немав вистинските богатсва на душата.Кога душата ми остана празна, исполнета со мрак кој се проголтал сам себе мрак во кој синиот пламен периодично ги осветлува моментите на љубов и на среќа...

Луѓето од храмот ми помогнаа да ги сватам работите за кои незнаев.

Ена ја запознав пред првпат да ни се сретнат погледите.Тору-ато ним имаше задача да ја спаси Ена задача која му ја дадов пред неколку дена...

Војводата кој ме препозна...затоа и ја грабна Сена во својата младост.

Како што можеше истите личности да постојат во истовреме...така постоеја и предметите кои се дуплираа...Шумската Газела двапати се судри сама со себе...бидејќи ме носеше мене...а со мене и моето проклетсво.

Јас бев тој кој им ги донесе руните на древните за тие по генерации и генерации да се најдат во храмот-планина каде ги изучив.Во тоа се состоеше моето пророштво.

Сега е далеку и денот кога со горчлива насмевка под превезот го назначив Даек Угалом за Советник.Далеку е и денот кога можев да ги разменувам мислите со Агон Зурген И денот кога ја најдоа Ена под рушевините...

Немаше настанување како што бесконечноста немаше почеток.А мојата бесконечност беше ограничена бидејќи јас бев човек...некогаш навистина бев човек....а луѓето умираат...барем умираа некогаш.

Кога немам љубов за да ме утеши, ничија љубов...ако неможев да го повратам тоа што го изгубив посакав никогаш да сум го немал.

Морав да уништам се.Да ја уништам планината-храм.Барем во некој нареден живот ќе останам засекогаш во Овтспор.

Се сеќавам дека ја дадов наредбата на леталата.По едно летало од секоја зграда во Капитолот...Капитолот беше огромен град.Секое од тие летала емитираше една порака:

Ва Монт Палан Ена.

Секоја вистинска љубов е несреќна...

Во едно од нив сум сега...додека ги пишувам овие зборови на жолтата хартија, но моето летало не е упатено кон ѕидовите на Ва Монт Палан Ена.Ни самиот незнам накаде одам веќе...годините поминати во моето владеење како Суверен ги поминав со отровите пострашни од имолот.Отрови добиени од секретите на суштевствата...напитоци кои времено изменуваат многу повеќе од перцепцијата.Во моите вени веќе не тече крв.Одамна не сум човек. Којзнае колку долго помина од како ги испратив леталата...тогаш бев бесен...целиот бес скриен во годините осаменост поминати на врвот...желбата за освета...сега веќе не пости бес...сега сваќам дека на најголемото зло може да се удри најсилно ако му направам добро.

Конечно ја имам слободата...никој не ви е потчинет висост-ми велеа-вие сте единствениот кој е вистински слободен висост.

Зар е ова Слобода?

Заробен во ходниците на времето, каде постојано ги гледам истите слики...само од различен агол...повторно и повторно се прават истите грешки...ги гледам истите како страдаат и истите кои се богатат...зар е до мене да го менувам сето тоа...тоа ли се чека од Суверенот?

Зар јас да се мешам во туѓите работи?

Дури сега сваќам дека во гневот поради уништувањето на храмот мојата одмазда беше првото и единствено уништување.Му се осветував на храмот бидејќи ми ја одзема љубовта, а истата таа освета беше истото уништувањето.Јас упропастив се и јас наредив се...

Одговорен сум за нивната смрт, без мое знаење ги убив осветувајќи ја нивната смрт им ја донесов самата...сите...а тие се повторно живи...вистината е дека насилството поттикнува само насилство...но сеуште неможам да се помирам со рамнодушноста.

Ена, таа е повторно тука долу на површината додека јас лебдам во облаците, во вселенава...но тоа не е таа...нема да биде истата Ена која ќе се сеќава на се" ...никогаш нема да биде исто во срцето...долу тие се живи и среќни го знам тоа...го чувствувам.

Јас сум суштевство надвор од својата контрола...а тие веруваат дека Суверенот знае најдобро.Вистината е дека на Суверенот никој не му противречи и кога греши и дека не одговара пред никого...

Патувам со брзина поголема од онаа на светлината.Незнам само уште какви способности може да му даде моето присуство на ова летало.

Далеку сум од мојот свет.Но несакам да угнетувам ни друг свет ни да уништувам храмови.Најдобро е да останам осамен во вселената...во мракот...се заколнав дека ќе живеам додека гори синиот пламен во оваа елипсоидна метална капсула.Штом ќе го завршам ракописот за првпат ќе го потегнам орозот од оружето наречено пушка и ќе го прекинам овој живот.Зар воопшто живеев досега?

Зар ова е некаков живот?

Мртов сум одамна.Бев во времето далеку пред и далеку по мојата смрт.А со мене ги носев и оние кои ми беа во близина.Заробен во некое постоечко непостоење...исто како што синиот пламен...можам да бидам допрен и изгасен но неможам да оставам траги за моето постоење...бидејќи никогаш не сум живеел...Сега го немам ни моето сечиво а без него целата вештина ми е бескорисна, исто како што е бескорисен умот без телото.А се што остана од мене сега е само ум затворен во тело затворено во летало упатено во непознат правец во вселената.

Можеби и по мојата смрт ќе си објасните како овој ракопис стигнал од мојот за вас непознат свет  до вашиот за мене непознат свет.Ако воопшто го разберете јазикот на кој е напишан.Ако го разберете авд-отна респсе...И можеби пак ќе се вратам во Капитолот и повторно ќе патувам низ времето без свое знаење.Овој ракопис мора да стигне до мене за да дознаам што може повторно да се случи!

Или пак на некоја друг начин донесете го поблиску донекој друг јас.Можеби ако тој го прочита ова навреме ќе сфати и нема да ги направи грешките кои ги направив јас и дека нема да заврши овде и вака....ако ова е воопшто крајот...

Не би сакал да се вратам пак назад во времето...сакам да одам напред...несакам повторно да ги доживувам ужасите... но морам да се соочам со животот и неговите трудови предизвици со надежта и да се надевам на разбирање од другите луѓе. Сакам да живеам!

Овој ракопис е за тебе.

Ме разбираш ли Хал?

